Коне Дурдабак, Јоан Зерде, Трајче Каракирез, Ристо Карагаур, Тасе Кркјалан, Анѓеле Мазгал, Ѓорче Теккубур, Мише Ќулумо, Диме Устаџим, Цветко Шереметко, Моне Шерето.[5]

Како извори можат да послужат и многубројните етнографски, географски и историски материјали и студии во кои е зарегистриран и сочуван прилично голем број македонски презимиња. Овде е секако важно да се додаде дека во нашата средина постојано се наголемува и бројот на ономастичари, историчари, етнолози и други, кои на прашањата што се во врска со македонскиот антропонимиски систем им приоѓаат од различни аспекти.[6] Во овој случај би ги спомeнале само имињата на Б. Русиќ[7], Т. Стаматоски [8] и Б. Марков[9] кои им припаѓаат на постарата генерација научници што се занимаваат со оваа проблематика[10].

5. Меѓу поглавните особености на турските елементи во македонскиот антропонимиски систем овде ги изделуваме следниве неколку. Од хронолошки аспект турцизмите се најмлад антропонимиски адстратен слој (исклучок претставуваат помодните лични имиња и хипокористици од алоглотско потекло, што се инфилтрираат во најново време). Општо земено турските елементи претставуваат и слој кој извонредно лесно се вклопил во сите македонски антропонимиски формули и модели. За ова, секако, бил од пресудна улога и фактот што тие претходно биле наполно адаптирани во колоквијалниот јазик кон нормите на македонскиот прозодиски, гласовен и морфо-синтаксички систем.

Со оглед на тоа дека се јавуваат, како и лексичките заемки, на целото македонско јазично подрачје, тие се одликуваат и со широка географска распространетост. Од квантитативна гледна точка пак, можеме да констатираме дека се среќаваат во релативно мошне висок процент. При ова, посебно е важно да се одбележи и тоа дека се јавуваат и со голема фреквенција во употребата. За ова, недвосмислено, зборуваат и редица современи презимиња што се изведени со помош на разни наставки од ист турски прекар. За илустрација еве неколку примери:

абраш: Абрашев (Т. Велес, Кавадарци, Битола, Штип, Струмица), Абрашевски (Т. Велес, Прилеп, Битола), Абрашов (Штип) Абрашоски (Прилеп);

бавчанџија: Бавчанџи(ј)овски (Демихисарско), Бавчанџиски (Скопје), Бавчаровски (Скопје), Бахчаванов (Скопје), Бахчевански (Скопје), Бахчеванџиев (Скопје), Баштованов (Скопје, Кавадарци), Баштовански (Скопје, Гостивар), Бевчанџиев (Охрид).

6. Кога се зборува за турцизмите во македонскиот патронимиски систем, пожелно би било да се потсетиме и на фактот дека за време на османската доминација не се барало заменување на личните и родовските имиња. Толерантниот однос во оваа смисла е карактеристичен за целиот период на турското владеење и тоа еднаков кон сите балкански народи. Поинаков е, секако, случајот со исламизацијата која подразбирала и прифаќање на турски, односно, на исламски лични имиња. Ова потсетување, во голема мера, може да го објасни и скоро потполното отсуство на турски лични имиња кои можеле да влезат и во основата на презимињата.

Во врска со ова наше мислење, би можеле да констатираме, како исклучок, ретка употреба на неколку профилактични машки лични имиња. Меѓу овие се вклучуваат: Арслан "Лав", Демир "Железен" и Курт "Волк". За разлика од ова, нешто е почеста употребата на неколку женски лични имиња и тоа такви што означуваат и асоцираат некои убави чуства, поими и особености какви би требало да ги красат носителите на тие имиња. Од овој вид на "пожелателни" (Wunshnamen) кои се позајмени или пак образувани со турски средства, но според домашни модели, се наоѓаат и следниве неколку: Алтана, Билбила, Везира, Дилбера, Кумрија, Севда (во јазикот на народната поезија и Севдалина), Селвија, Султана, Шаина (во јазикот на народната поезија). Овде би додале дека овие женски лични имиња нè потсетуваат по нивната мотивација, но не и по зборообразувањето, на мошне стариот и.е. тип на "име-реченица" (сп. Дабижив "да биде жив" и сл.)

6.1. Исклучок претставуваат и неколку презимиња како, на пример Муратовци/Муратовски (Галичник) каде се работи најчесто за семејства кои се вратиле во христијанството а ги задржале старите родовски презимиња што ги добиле во текот на исламизацијата. Меѓу другите исклучоци можат да се вбројат и оние случаи кога турското или муслиманското име, од кое подоцна е изведено презимето, е преземено со купување на земја од турски сопственици или кога подолго се работело како чифчија кај исти турски господари.

6.2. Овде би укажале на една ретка појава, забележана и денес во некои краишта на Полог каде, не ретко, паралелно со македонското лично име се употребува и турско, односно муслиманско и тоа во чисто македонски семејства. Таков би бил случајот, на пример, во с. Вратница (Тетовско) каде дури и жените се викаат по тоа вторично име на мажот (сп. Муратица). Макар што ваквата употреба потсетува, во извесна смисла, на многу честите случаи на употреба на двоимени лични имиња од кое едното е народно, а другото светечко, појава што во Хрватска, на пример, датира од 19. век, со што несомнено се задоволува и желбата да се има свое, народно лично име и име на светец-заштитник[11], сметаме дека се нужни дополнителни социолингвистички проучувања на оваа појава во Полог. Ова посебно затоа што се работи за плурилингвно и мултинационално подрачје денес, како и во минатото, каде што второто име (од турско потекло) иако не е санкторем ниту профилактично, би можело да се објасни на повеќе начини.

6.3. Од друга страна пак, паѓа во очи релативно честата употреба на турски лични имиња со функција на прекари. Во народното творештво, на пример, некои јунаци се познати дури само под турско име (Инце војвода, Чавдар војвода). Од поновиот период е познат илинденецот Крсте Гермов-Шакир, а од периодот меѓу двете светски војни Цветко Узуновски-Абаз. За време на Народноослободителната борба, како што е познато, била редовна употребата на илегални имиња (со функција на псевдоними, односно криптоними) од познати, конспиритивни причини. Меѓутоа, помалку е познато дека меѓу нив се наоѓа прилично голем број од турско потекло. Тие се најчесто изведени од: 1) турски лични имиња и хипокористици и 2) од прекари од турско потекло. Сп.:

Амзо (Александар Стојановски), Бајрам (Киро Бајрамовски), Мурат (Страхил Гиѓов), Мустафа (Берберовски Андон), Речко (Ванчо Станчевски), Сефедин (Стево Димитровски), Тефико (Стево Трајковски), Џемо (Цане Спиркоски)

Тука се и неколку илегални имиња на жени-борци:

Фатима (Цена Димитрова), Џема (Добра Трајкоска) и Џинорозот (Цана Станковска)[12].

7. За разлика од сосема ограничената употреба на турски лични имиња како основа за деривација на презимиња, застапеноста на турските прекари, како што веќе констатиравме, е мошне честа. Прекарите од турско потекло, како впрочем прекарите воопшто, давале дополнителни информации за лицето на кое се однесувале. Вообичаениот модел на деноминација била антропонимиска формула составена од лично име (домашно)+ детерминатив (турски). Овде ги предвидуваме следниве неколку примери што ги запишал Цепенков:

Анѓеле Чаушо, Божин Самарџија, Илија Драгоман, Ицо Гавас, Јоан Карапанџија, Јовче Карпус, Јовче Чутук, Коне Узун, Најдо Топуз, Спиро Пеливан, Тале Азмано, Трајче Келеш, Трајче Ќепе (во Прилеп) и: Алексо Суруџија, Анѓел Ќел, Димитри Караѓозо, Јованче Карамано и Коце Џоката (во Штип).[13]

Веќе споменавме дека во текот на НОБ, илегалните имиња-псевдоними се црпеле и од фондот на прекари од турско потекло. Доколку за некои други прекари можеме да претпоставиме дека биле давани и од турското население со кое се доаѓало во честата интеркомуникација, за конспиративните имиња изведени од турските лични имиња (в.т.6) и за следниве, изведени од прекарите, можеме со сигурност да претположиме дека се давани од македонските говорни субјекти. Сп.:

Анџија (Коле Павловски), Бакалот (Ѓорѓи Ѓорѓиев), Балкан (Иван Козаров), Бенката (Менде Лазаровски), Бербер (Вангел Тодоровски), Биринџи (Блаже Топличанец), Гајдата (Боге Ацевски), Јавашот (Димче Митревски), Јасмин (Мито Хаџи-Василев) Јашмак (Коста Јашмаков), Камбурот (Кољо Поповски), Качакот ( Димче Петровски), Мерџан ( Тодор Циповски), Ќосо (Томе Димитровски), Чаирчанец (Цветан Димов), Чакмак (Спиро Настевски), Челик (Петар Бакалов), Чуруко (Трајан Филиповски)[14].

8. На морфолошко-синтаксички план, турските елементи (основи и суфикси), преку различни зборообразувачки постапки и средства, се вклучиле наполно во шемите на македонскиот морфолошки систем (род, број, членување, деривација, зборообразување), а исто така  и во разните модели на системот на македонските презимиња.

8.1. Во рамките на деривацијата, по својата бројност особено во минатото, се изделуваат презимиња изведени со помош на посесивните патронимиски наставки -ев и -ов. Овие наставки се, инаку, посебно карактеристични за некои региони на Јужна и Источна Македонија, како и за некои  други делови на нашата земја (Далмација, Војводина), а и за Бугарија. Нивната

продуктивност во другите делови од македонското јазично подрачје била значително поголема во минатото, појава што се објаснува со влијанието на Егзархијата и честите контакти на одделни наши повидни луѓе, културни работници и побогати претставници на граѓанскиот општествен слој, кај кои, презимето значително порано се јавува и зацврстува. Станува збор за хибридни презимиња, изведени од турски основи-заемки и спомenатите домашни наставки. Сп.:

Азмаков, Азманов, Ајгиров, Алабаков, Амбарков, Баждаков, Бакрачев, Барбутов, Бардаков, Беделов, Билмезов, Гавазов, Зумбулов, Јолдашев и низа други.

Најкаректиристичната македонска патронимиска наставка денес е -ски, која често се комбинира со повеќе други наставки како што може да се види и од следниве неколку примери:

Ајдарски, Алаѓозовски, Бајрактаревски, Бакалски, Бардаковски, Бего(в)ски, Везировски, Гавазовски, Докузовски, Дубарџиски, Замановски, Зорбовски, Јарамазовски, Јолбашовски, Кавтаноски, Кадиевски, Кајмаковски, Калпаковски, Касаповски, Катмеровски и сл.

8.2. Кога се зборува за комбинација и контаминација на наставки во рамките на прашањето за интеграција на турските елементи, нужно е да се изделат посебно оние бројни македонски презимиња што се изведени од турски именки на -џи/-чи (< тур. -cî, -cu, -ci, -cü / -çî, -çu, -çi, -çü) што означуваат nomina agentis. Овие турцизми се комбинираат најчесто со следниве македонски наставки (и адаптираната наставка -ја (< ια / - εια) од грчко потекло преку која е адаптиран најголемиот број турски именки на вокал):

-џи/-чи + Ø : Абаџи, Бојаџи, Дервенџи, Чекреџи,
-џи/-чи + ја: Самарџија, Сачија, Туфекџија, Хаџија,
-џи/-чи + ев: Абаџиев, Анџиев, Бозаџиев, Мустафчиев,
-џи/-чи +ски: Бунарџиски, Кафеџиски, Папукчиски,
-џи/-чи +-ев/-ов + ски: Алваџиоски, Анџиевски, Калајџиевски и редица други.

Суфиксот -џи/-чи, кој некогаш бил мошне продуктивен и кој денес се употребува само во ретки случаи за изведување именки предимно со извесна пејоративна конотација (сп. тезгаџија "човек што трча по хонорари" и филмаџија "лош филмски режисер или сценарист"), е употребен само во неколку случаи за изведување презимиња од домашни основи од типот на: Големџиски/Голенџиски, Масларџиовски.

8.2.1. Меѓу големиот број деривациони македонски суфикси, во минатото бил интегриран и мошне продуктивниот суфикс -ли од турско потекло (< тур. -lî, -lu, -li, -lü). Со овој позајмен суфикс се изведувале презимиња од ојконими или топоними во основата и означувале место на раѓањето, на живеењето, на работа или пак, припадници на народности, етнички групи и слично. На семантички план овој турски суфикс одговара на домашните: -ец, -анец, -анин, -чанец, а неговата мошне честа употреба би можела да се објасни со повеќе фактори, меѓу кои секако и потребата не само да се идентификуваат туку и да се диференцираат (по своето потекло, место на живеењето и слично) луѓето што од разни причини, главно економски

го менувале своето живеалиште и секако затоа што таква била праксата во одредени општествени слоеви од балканската средина, пред сè во турската. Оваа турска наставка секако била, од семантичко-стилистичка гледна точка, поекспресивна и за луѓето од соседните алоглотски средини со кои се контактирало ширум царството. Како и претходниот суфикс од турско потекло (-џи/-чи) и овој се јавува во следниве комбинации:

-ли+ ∅ : Карадакли, Сарајли,
-ли+-ја: Варошлија, Крушовалија, Патишкалија, Росоклија,
-ли+-ев: Варналиев, Деб(а)рлиев, Грамослиев, Станболиев,
-ли+-ски: Пенушлиски, Сарајлиски, Станболиски,
-ли+-ев/-ов: Варошлиоски, Маткалиевски, Кошевалиоски.

8.2.2. Во македонската антропонимија, за разлика од бугарската и грчката, на пример, турската заемка оглу/олу (< тур. дијал. 'oqul и лит. oğul "син"), која е денес сочувана во неколку презимиња од типот на Папазоглу (сп. кај ароманското население од Крушево Кацаволу и сл.), според наше мислење значително поретко се среќавала.

8.3. Освен елементи што преку суфиксацијата се интегрирале во структурата на македонските презимиња, се среќаваат и такви елементи од турско потекло, што се јавуваат како прва компонента во македонските сложени презимиња. Во нив првата компонента е редовно турска придавка (или именка со функција на придавка) која ја определува втората компонента од домашно потекло, која може да биде, практично, секое лично име, хипокористик, прекар или презиме. За ваквите хибридни образувања послужиле најчесто следниве турцизми: (х)аџи, дели, кара, ќел, ќор, чакар. Сп.:

(х)аџи- : Аџиарсов, Аџиандонов, Аџиеленов, Аџикојчев, Аџикостов, Аџидимитрески, Хаџивасилев, Хаџигеоргиев, Хаџидимов, како и Хаџи-Велков, Хаџи-Илиевски, Хаџи-Митков, Хаџи-Ристов, Хаџи-Скерлев;
дели- : Делидинков, Делиѓорѓев, Деликиров, Делиманов, Делипетров, Делицаков;
кара- : Каравасилев, Карагоргев, Карагошев, Караиванов, Карајанов, Каракирев, Караколев, Каракостов;
кел/ќел- : Келкоцев, Келмешев, Келтанов,
чакар- : Чакардеков, Чакарјаневски, Чакарпалов. 15

8.4. Кога станува збор за интеграцијата на турските елементи во македонскиот патронимиски систем, треба секако да се одбележи и фактот дека не е мал ниту бројот на оние турцизми што успеале да се интегрираат, а притоа наполно да го задржат својот основен, недеривиран облик. Овде мислиме на презимиња какви што се и следниве неколку:

Абраш, Бајрактар, Бакал, Балабан, Беќар, Ѓузел, Зерде, Јашмак, Карабатак, (сп. и кај Ароманите

од Битола), Караѓуле, Караман, Караџа, Коџоман, Пијаде, Пирузе, Табак, Филдиш, Фукара, Хаџи, Чавадар, Чолак, Чучук, Џамбаз,

од кои поголемиот дел се среќава и во другите делови од нашата земја. Нема сомнение дека интеграцијата на овој вид презимиња била во голема мера олеснета и со присуството на категоријата македонски бессуфиксални презимиња од типот на: Дрндар, Ковач, Коробар, Мире, Нестор, Ношпал, Прличе, Протуѓер, Филип(че) и други, што се јавуваат во Западна Македонија, особено често во Охрид. Во поново време, сè помалку се задржуваат презимињата од овој тип и тоа од повеќе причини (меѓу другото и поради означување на женски лица од даденото семејство).

9. На семантичко-стилистички план се забележува дека најчесто се среќаваат презимиња, со турски елемент во основата, кои означуваат некоја професија, занимање, звање, титула. Покрај оние изведени од турските заемки на -џи/-чи, овде би ги цитирале следниве неколку примери:

Агов, Ајанов, Бајрактаров, Бегов, Гавазовски, Калаузаров, Марангозов, Пазвановски, Пеливано(в)-ски, Самсаров, Сарачев, Сеизов, Сердаров, Терзиев-ски, Терџуманов, Туџаров-ски, Чилибиев.

9.1. Не е мал ниту бројот на оние македонски презимиња што се деривирани од турски прекари што означуваат некоја физичка особеност или морална и карактерна одлика. Меѓу овие се наоѓаат и следниве:

Абраш-, Алтипармак-, Балабан-, Билмез-, Бујукли-, Дишли-, Дубараџи-, Ѓузел-, Кавгаџи-, Камбур-, Караман-, Катмер-, Келепур-, Кескин-, Караѓоз-, Каракаш-, Мераклм-, Меѓем-, Мукает-, Пишман-, Серсем-, Тамаќар-, Тембел-, Токмак-, Топуз-, Ќелеш-, Узун-, Чакар-, Ќор-, Чапкун-, Чурук-, Чучук-, Шишман- и низа други.

9.2. Помалубројни се оние презимиња што се изведени од етнички ознаки (и облици) од турско потекло, ова секако поради екстралингвистички фактори. Сп.:

Арнаудов/Арнаутов, Бошнаков/Бошњачки, Ингилизов/Инџилизов, Јуруков, Маџирев, Татаровски/Татарски, Черкезов, Чергарски.

Не задржувајќи се на другите семантички групи, би можеле слободно да констатираме дека турски елементи се наоѓаат во апсолутно сите класификациони групи што ги понудиле, на пример, Т. Маретиќ, А. Шупук и други ономастичари.[16]

9.3. Кога се разгледуваат хибридните презимиња од семантичко-стилистичката гледна точка, на мислење сме дека можеме да укажеме и на фактот дека убедливо поголем дел прекари, од кои настанале бројни презимиња, се прекари што означуваат убави особености. Нема да згрешиме ако кажеме дека ова зборува и за предимно убавите и присните меѓусебни контакти, бидејќи прекарот го дава средината во која се живее, за разлика од личното име што го избираат родителите. Од друга страна, мошне големата употреба на прекари од турско потекло, може да зборува и за односот и реагирањето на македонското население кон турските елементи и турскиот јазик, кој секако не се индентифицирал со власта и политичката ситуација. Проучувањето на јазичната

материја од повеќе различни аспекти би можела, според наше мислење, да фрли и друга светлина врз општествените и меѓусебните односи и однесувања во балканската средина каде што со векови се вкрстувале повеќе култури и цивилизации.

9.4. Во текот на обработката на материјалот се издели меѓу другото, и една група на презимиња кои, условно, би можеле да ги третираме како синонимни паралели од алоглотско потекло. Тоа се примери од следниве парови и синоними:

Араповци-Црновци, Ѓузеловци-Убавковци,
Мукаетовци-Чесновци, Узуновци-Долговци,
Чорбевци/Чорбаџиовци-Газдевци, Домаќиновци и сл.

На мислење сме дека во ваквите, и сличните случаи, ретко станува збор за преведување од еден јазик на друг, појава што во билингвална и плурилингвална културна средина би била сосем прифатлива и логична. Впрочем, такви преведувања се чести во случаи на одделни грчки лични имиња (сп.: Божидар за Θεόδωρος, Богољуб за Θεόφιλος и слично). Вакви примери имало и во времето на Преродбата (сп. Рајко Жинзифов/ за Ξενοφῶν,-ῶνῐος ) иако не во онаа мера во која се јавуваат во времето на Илирското движење во Хрватска или во периодот на националниот подем, во Србија на пример. Во цитираните наши случаи повеќе станува збор, според нашите сознанија, за совпаѓање и вообичаените постапки при именувањето. Такви и слични презимиња, природно, се среќаваат и во ред други јазични и национални средини.

9.5. Нашата анализа и нашите констатации би биле непотполни доколку не би укажале и на една друга, инаку, позната појава што се среќава на семантичко-стилистички план и во нашата средина. Станува збор за губењето на конотацијата на прекарите -особеност која била примарна во моментот на именувањето. Имено, пораката што ја содржел најголемиот број на прекарите и првобитната асоцијација, се скоро сосем непознати за мнозинството на говорните субјекти. Само во некои семејства се чува, на пример, преданието за мотивацијата на настанокот на одделни прекари што подоцна влегле во основата на поголемиот дел на презимиња. Инаку, нашите сограѓани, особено помладите, како и младите воопшто, и не помислуваат на значењето на презимето што го наследиле од своите родители. Во јазичната свест на лицата, што на пример ги носат презимињата како: Ајановски, Дервенџи или Доганџиев, тие не се поврзуваат со семантемите на апелативите: ајан, дервенџи(ја) или доганџи(ја). Овде, како и во случаите со сличните презимиња од домашно потекло, се поврзуваат со лицето на кое се однесуваат (познат-непознат, пријател-непријател, роднина-другар, убав-грд, богат-сиромав, професор-студент и слично).

За разлика од минатото кога во моментот на давањето на одделен прекар била присутна мотивацијата, односно, се мислело дека јазичниот знак треба да одговара на референтот, денес етимизацијата се среќава евентуално само во случаи на општопознати турцизми, то ест кога во комуникацијата коегзистира и апелативот-заемка од која настанал прекарот, или пак во случаи на тие што го познаваат турскиот јазик или се занимаваат со оваа проблематика. Ваквата перцепција и етимизација се однесува како на носителите на презимињата-прекари така и за луѓето што ги опкружуваат.

По овој начин немаме никаква асоцијација во следниве (и други слични случаи):

<u>ајан</u> "угледен и влијателен првенец, претставник на еден сталеж, корпорација или област; локален функционер кој одржувал врска меѓу народот и власта";

<u>дервенџи</u> "лице кое живеело обично во близина на дервени, планински премини, и имало обврска да ги чува овие истурени места како и да се грижи и да ги заштитува патниците од разбојничките и другите напади; како награда таквото лице било ослободувано од ред давачки";

<u>доганџи</u> " соколар, лице кое дресирало или ловело со помош на посебен вид соколи (на султанскиот двор постоел и посебен род на дворски ловџии-доганџии)".

Во врска со оваа појава која е неминовна во развојниот процес на одделни јазични знаци и јазикот воопшто, треба да констатираме дека прекарите и изведените презимиња од прекари, кои биле мошне информативни во индивидуализирањето и диференцирањето на луѓето, веќе со децении преминуваат во чисто "номинална сфера" и стануваат наполно конвенционални.

10. На крајот би можеле да заклучиме дека турските елементи со пермутацијата на внатрешната страна и деривациските измени што ја зафатиле нивната надворешна страна, наполно се интегрирале во шемите на македонскиот патронимиски и јазичен систем воопшто. Еднаш адаптирани и прифатени во новата јазична средина, тие натаму се однесувале и користеле како и сите други елементи од домашно потекло со кои се поврзуваат повеќекратно и со кои образуваат една единствена органска целина. Македонските презимиња во чијшто состав се внедриле бројните турцизми се реализирале во нашата општествена средина како и сите други идиоглотски, алоглотски и хибридни јазични знаци. Без секое сомнение, турските елементи внесуваат и големо разнообразие и претставуваат своевидно богатство во мозаикот на македонскиот патронимиски систем. Тие се одраз на едно минато, на една културно-историска реалност и секако конститутивен дел на македонската антропонимија во целост.

# РЕГИСТАР
## на основни зборови од цитирани прекари и презимиња

Абаџи- т. abacî (а.-т.)
Абраш- т. abraş (а.)
Агов- т. aga
Азмак- т. azmak
Азман- т. azman
Ајан- т. âyan (а.)
Ајгир- т. aygîr
Ајтар- т. hayta (гр.)
Алаѓоз- т. ala göz
Алваџи- т. helvacî (а.-т.)
Алтана т. altîn
Алтипармак- т. alti parmak
Амбар- т. ambar (п.)
Амзо- т. Hamza (а.)
Анџи- т. hanci (п.-т.)
Арнаут- т. Arna/v/ut (гр.)
Арслан т. Arslan
Арами- т. harami (а.)
Аџи- т. haci (а.)
Ашик- т. aşik (а.)

Бавчанџи- т. bahçîvan (п.)
т. bahçîvancî (п.-т.)
Баждар- т. bacdar (п.)
Бајрактар т. bayraktar (т.-п.)
Бајрам т. Bayram
Бакал- т. bakkal (а.)
Бакрач- т. bakraç
Балабан т. balaban
Балкан т. balkan
Барбут- т. barbut (п.)
Бардак- т. bardak (п.)
Бегов- т. дијал.beg
лит. bey (а.)
Бедел- т. bedel (а.)
Бенката т. ben
Бербер- т. berber (п. итал.)
Беќар- т. bekâr (п.)
Билбила т. bülbül (а.)
Билмез- т. bilmez
Биринџи- т. birinci
Бозаџи- т. bozacî (п.-т.)
Бојаџи- т. boyacî
Бошнак- т. Boşnak
Бујукли- т. bîyîkli
Бунарџи- т. bunarci

Везир- т. vezir (а.)
Везира т. vezir (а.)

Гаваз- т. kavas (а.)
Гајдарџи- т. gaydarci (а.-т.)
Гајдата т. gayda (а.)
Гемиџи- т. gemici

Дели- т. deli
Демир т. Demir
Демирџи- т. demirci
Дервенџи- т. derbentci (п.-т.)
Дилбера т. dilber (п.)
Дишли- т. dişli
Докуз- т. dokuz
Драгоман- т. tercüman (а.)
Дубарџи- т. dubara
Дурдавак т. dur ta bak

Ѓеракар т. cerrah(а.)-kār (п.)
Ѓузел- т. güzel

Есмер- т. esmer (а.)

Заман- т. zeman (а.)
Зерде т. zerde (п.)
Зорб- т. zorba (п.)
Зумбул- т. sümbül (п.)

Ингилиз- т. Ingiliz

Јаваш- т. yavaş
Јарамаз- т. yaramaz
Јасмин т. yasemin (п.)
Јашмак- т. yaşmak
Јолдаш- т. yoldaş
Јурук- т. Yürük

Кавалџи- т. kavāl+ci
Кавгаџи- т. kavgaci (п.-т.)
Кавтан- т. kaftan (п.)
Кади- т. kadi
Кајмак- т. kaymak
Калајџи- т. kalayci
Калауз- т. kîlavuz
Калпак- т. kalpak
Камбур- т. kambur
Кара- т. kara
Карабатак т. karabatak
Карадакли т. Karadagli
Караѓаур т. kara gâur (п.)
Караѓуле т. kara gülle
Караѓоз- т. karagöz
Каракаш- т. kara kaş
Карапанџ- т. karapançe (п.)
Караџа т. karaca
Карпуз- т. karpuz (п.)
Караман- т. kahraman (п.)
Каракирез т. kara kirez
Касап- т. kasap (а.)
Катмер- т. katmer
Кафеџи- т. kahveci (а.-т.)
Качак- т. kaçak
Келепур- т. kelepir
Келеш- т. keleş

Кесеџи- т. kesçci
Кескин- т. keskin
Коџоман т. kocaman
Кркјалан т. kîrk yalan
Кумрија т. kumru (а.)
Курт т. kurt

Левен т. levend (п.)

Мазгал т. mazgal
Марангоз т. marangoz (итал.)
Маџирев т. muhacir (а.)
Меракли- т. meraklî (а.-т.)
Мерџан- т. mercan (а.)
Меќам- т. mekân (а.)
Мукает- т. mukayyet (а.)
Мурат- т. Murat (а.)
Мустафа т. Mustafa (а.)
Мутафчи т. mutafci (п.-т.)

Пазван т. pazvand (п.)
Папукчи- т. papuççu (п.-т.)
Пеливан- т. pehlivan (п.)
Пишман- т. pişman
Пијаде т. piyade (п.)
Пирузе т. piruze (п.)

Речко,хип. т. Recep (а.)

Самарџи- т. semarci (гр.-т.)
Самсар- т. sansar (а.)
Сарајли- т. Sarayli (п.-т.)
Сарач- т. saraç (а.)
Сачи- т. saatçi (а.-т.)
Севда т. Sevdâ (а.)
Сеиз- т. seyis (а.)
Селвија т. selvi (п.)
Сердар- т. serdar (п.)
Серсем т. sersem (п.)
Сефедин т. Seufüddin (а.)
Станболи- т. Istanbullu (гр.-т.)
Султана т. sultaniye (а.)
Суруџи- т. sürücü

Табак т. tabak (а.)
Тамаќар- т. tamahkâr (а.-т.)
Татар- т. Tatar (п.)
Теккубур т. Tek kubur
Тембел- т. tembel (п.)
Терзи- т. terzi (п.)
Терџуман- т. tercüman (а.)
Тефик- т. Tevfik (а.)

Токмак- т. tokmak
Топуз- т. topuz (а.)
Туфекчи- т. tüfekci (п.-т.)
Туџар- т. tüccar (а.)

Ќел- т. kel
Ќелеш т. keleş
Ќор- т. kör (п.)
Ќос- т. köse (п.)
Ќулум- т. külünk (п.)

Узун- т. uzun
Устаџим т. ustaciğim

Фатима т. Fatime, Fatma (а.)
Филдиш- т. fildişi (а.-т.)
Фукара т. fukarâ (а.)

Хазнатар т. haznadar (а.-п.)
Хаџи- т. haci (а.)

Чаир- т. çayir
Чакар- т. çakîr
Чакмак- т. çakmak
Чапкун- т. çapkin
Чауш- т. çavuş
Черкез- т. Çerkes
Чекреџи- т. çikrik+-ci
Челик- т. çelik
Черг- т. çerge
Чилиби- т. çelebi
Чолак т. çolak
Чорбаџи- т. çorbaci (п.-т.)
Чурук- т. çürük
Чутук- т. kütük
Чучук- т. küçük

Џамбаз т. cambaz (п.)
Џема т. Cemile (а.)
Џемо т. Cemil (а.)
Џинороз- т. cin horoz (а.-п.)
Џока- т. çuka,çuha (п.)

Шаин т. Şahin (п.)
Шеремет- т. şeremet (п.)
Шерет- т. şerret (а.)
Шишман- т. şişman*

*Скратенки: а=арапски, гр=грчки, итал.=италијански, п=персиски, т=турски.

# Ф У С Н О Т И

1. А.М. Селищев, Македонские кодики XVI-XVIII веков. Очерки по исторической этнографии и диалектологии Македонии. София 1933.

2. В. Оливера Јашар-Настева, Турцизмите во јазикот и стилот на македонската народна поезија, МАНУ - Скопје 1978.

3. Во текстот почесто се употребуваат следниве скратенки:
   В. (Македонски народни песни. Собрани од Стефан И. Верковиќ. Редакција и предговор на Кирил Пенушлиски. Скопје 1961.);
   К. (Малешевски народни песни. Збирка на Станко Костиќ. Редактирал Тодор Димитровски. Скопје 1959.);
   М. (Миладиновци, Зборник 1861-1961. Скопје 1962.);
   Ц. (Марко Цепенков, Народни песни. Книга прва. Редактирал д-р Кирил Пенушлиски. Скопје 1972.);
   Ш. (Кузман А. Шапкарев, Избрани дела. Приредил д-р Томе Саздов. Скопје 1976.

4. Марко К. Цепенков, Материјали. Литературни творби. Книга десета. Редактирал д-р Блаже Ристовски. Скопје 1972. Антропонимискиот материјал е поместен под насловот: 1. Лични имиња крстени и галовни (стр. 182-184), 2. Неколку прилепцќи имиња со презимиња (стр. 185-188) и 3. Неколку штипцќи имиња и презимиња (стр. 189-19о).

5. Нема сомнение дека приличен број слични прекари и презимиња се загубени. Минимален е бројот на оние што би можеле да се пронајдат во некој уште необјавен материјал. Од овој вид би бил и следниов пример Сотир Каракчи, кој во минатиот век лекувал во Охрид од скршено" (сп.тур. kîrîk "скршен од гл. kîrmak), забележан во Македонски лечебник од XIX век. Приредил д-р Драги Стефанија, Скопје 1985 (на стр. 15).

6. Александар Матковски, За историското потекло на македонските имиња и презимиња. Историја X, 1, Скопје 1974, стр. 183-194.

7. Бранислав Русиќ, Основни белешки за презимињата во Македонија. Македонски јазик, IV, Скопје 1953, 8, стр. 184-188.

8. Трајко Стаматоски, Поглед на презимето кај Македонците. Onomastica jugoslavica I, Ljubljana, 1969 стр. 174-184. - Системот на именување кај Македонците. Предавање на XI семинар за македонски јазик, литература и култура, Скопје 1979 стр. 21-3о. - За презимето воопшто и за презимињата со професионално име во основата кај Македонците. Onomastica jugoslavica 1о, Zagreb 1982, стр. 221-227. - "Спомоштествователите" на книгите на Крчовски. Бигорски научно-културни собири 198о-1981. Скопје 1983, стр. 33-39. - Списокот на "Сопствени народни имиња" на Миладиновци. Животот и делото на браќата Миладиновци. Скопје 1984, стр. 319-326. - Презимето во системот на именувањето кај Македонците. Македонски јазик, XXXV, Скопје 1984, стр. 123-139.

9. Борис Марков, Типы македонских фамилий. Onoma. Kongressberichte, Bern 1975, стр. 84-9о. - Македонски презимиња изведени од женско лично име или прекар. Литературен збор XXVIII, Скопје 1981, стр. 14-15. - Двочлени македонски презимиња и прекари (=презимиња). Četrta jugoslavanska onomastična konferenca, Ljubljana 1981, стр. 365-375.

1о. Меѓу работите од првата половина на нашиот век треба да се цитираат: 1) А. П. Стоилов, Няколко български прякори от Македония и Одринско. Списание на БАН, кн. X, София 1915, стр. 151-152 и 2) Ђорђе Киселиновић, Ресен. Гласник географског друштва 12, Београд 1926, стр. 88-94.

11. Leksik prezimena Socijalističke republike Hrvatske, Zagreb 1976, стр. IX.

12. Примерите се ексцепирани од: 1) Јелица Андоновска-Христо Андоновски Полјански, Псевдонимите и прекарите во Народноослободителната борба во Македонија, Гласник на Институтот за национална историја, год.II, Скопје, 1958 бр. 2, стр. 193-225 и 2) Стоисава и Ѓорѓи Димовски, Псевдоними и прекари на учесници во НОБ во Македонија, Гласник на Институтот за национална историја, год. VIII, Скопје 1964, бр. 2, стр. 273-3о6.

13. В. заб. 4 под бр. 2 и 3.

14. В. заб. 12.

15. Од овој вид би биле презимињата како: Устапетров, Чивчиристов и некои други.

16. Toma Maretić, O narodnim imenima i prezimenima u Hrvata i Srba. Rad JAZU, knj. LXXXI, Zagreb 1886. Ante Šupuk, Klasifikacija prezimena po značenju. Jezik, XV, 4 (1967/68) стр. 121-127.

Благоја КОРУБИН

# ЗА НЕУТРАЛИЗАЦИЈАТА НА СЕМАНТИЧКИОТ БЕЛЕГ "КОНТРАСТ" КАЈ ДЕМОНСТРАТИВИТЕ

1. Станува збор за онаа група зборови, односно зборовни класи и други елементи, кај кои деиксата се јавува како примарен и основен функционално-семнатички белег. Освен показните (демонстративните) заменки, неа ја составуваат уште: определениот член, некои прилози (за место - пространство, качествени и количествени), некои придавскозаменки зборови (со значење на качественост или на количественост - во смисла на големина или димензијалност) и показната (деиктичката) партикула која некои лингвисти, врз основа на нејзината функција, ја нарекуваат уште и "деиктички предикат", а некои "презентатив".

Кај овие зборови во македонскиот литературен јазик, согласно со неговата народнојазична основа, а како надворешен израз на нивните функционално-семантички соодветства што ги поврзуваат во една тројна (трочлена) система, е јасно оцртан и еден фомален паралелизам, кој се состои во единствената тројна консонантска алтернација кај сите нив: -в-,-т-, -н-. Така, ги имаме: показните заменки овој, тој, оној (ги даваме само во формите за машки род на еднината); определениот (трոформен) член -ов,-от,-он (човеков, човекот, човекон; таблава, таблата, таблана; селово, селото, селоно); прилозите: со локално или со пространствено значење -овде, тука, онде (ги приведуваме само простите), односно (о)ваму, таму, онаму (елементите во загради се отпаднати - н.б.); со значење на начин - (о)вака, така, онака, како и на количественост -о(во)лку, толку, онолку; за големина, димензијалност - о(во)лкав, толкав, онолкав; и деиктичките партикули еве, ете, ене.

2. Во својата граматичкотеоретска студија "О функцији и природи заменица", излезена од печат пред две-три години (Београд 1985), југословенскиот лингвист д-р Иван Клајн, осврнувајќи се на демонстративите во индоевропските јазици и од формален аспект, забележува: "Ако не рачунамо мртве језике, код којих је немогуће утврдити како је изгледала остензивна егзофора у свакодневном опхођењу, и неке данашње језике који су из практичних разлога готово недоступни истраживању, долазе у обзир (како јазици со трочлена система - н.б.) само четири језика - српскохрватски, словеначки, шпански и потругалски" (стр. 118).

При тоа тој најчесто се повикува на трудот на H. Frei "Systèmes de dèictique" објавен во Acta Linguistica (Copenhague) во 1944 година, труд кој, според зборовите на Клајн, до денеска останува како "најисцрпније и најпоузданије истраживање ових проблема (стр. 108). Во него Фреј, а во врска со истиов проблем кај презентативите, меѓу другото, истакнува дека српскохрватскиот јазик е "единствен по тоа што ги има зачувано трите презентативи со истата консонантска алтернација како кај заменките и прилозите: ево - ето - ено : овај - тај - онај : овде - ту - онде, итн." (стр.99).

За времето кога е излезена од печат студијата на Фреј една ваква констатација е сосема сфатлива. Денеска, меѓутоа, ние чувствуваме потреба, по овој повод посебно, да го подвлечеме она што го набележавме погоре (во т.1), при набројувањето на демонстративите во македонскиот јазик, а имено дека и во него е застапена трочлената система кај сите нив, па и кај презентативите; и не само тоа и толку, туку ќе додадеме уште и дека таа система во овој јазик е одржана до денеска и се одржува и функционира и натаму како таква со една изразита доследност, што може донекаде да биде разбирливо и очекувано, со оглед на релативно неголемата временска дистанца од моментот на неговото конституирање и слободно функционирање како литературнојазичен стандард. Зашто се укажува веќе и на тоа дека од процесите низ кои дојдоа до јасен израз тенденциите кон упростување на трочлената, и повеќечлената, система на демонстративите и кои во повеќето од европските јазици имаат доведено до определени резултати, не се поштедени ни оние што ја имаат задржано и сè уште ја одржуваат трочленоста. Се манифестираат тие релативно бавни процеси во не лесно забележливи пробиви во системата, во еден нејзин пункт па во друг. Само со задлабочени анализи и проучувања на конкретната материја, на јазикот во употребата, ќе можат појасно да се согледаат нивните размери во даден момент кај секој еден од овие јазици посебно. Така, за шпанскиот е веќе забележано во односната литература дека се наоѓа во процес на преминување од тројната кон двојна система, т.е. "дека зачекорил по оној пат по кој (да ги спомeнеме само романските јазици) е веќе далеку напреднат италијанскиот, а до крај го имаат поминато францускиот и романскиот" (И. Клајн, стр. 108-109). Природно е да се претпостави дека од еден таков или сличен процес не ќе е поштеден ни македонскиот јазик и да се очекува, со оглед на споменатата временска дистанца, во него тој да биде во помало или поголемо закаснување. Но со тоа македонскиот станува и толку поинтересен за истражување и проучувања, особено за контрастивните, на проблемите од областа на демонстративите. Оттука и нашето чувствување на потребата да го подвлечеме при овој случај фактот на суштествувањето и функционирањето на трочлената система кај демонстративите во македонскиот јазик, со забелешката дека денеска би можело да се земе како сериозен пропуст одминувањето на тој факт при која и да било поопшта студија за проблемот на демонстративите барем во словенските, па и во европските јазици.

3. За неутрализацијата на семантичкиот белег "контрастивност" или, пократко, "контраст" кај демонстративните заменки ние за првпат заговоривме во трудот "Две функции на членот во рамките на категоријата определеност и нивниот израз во македонскиот јазик" (прочитан како реферат на заседанието на Комисијата за изучување на граматичката структура на словенските јазици при Меѓународниот комитет на славистите, кое се одржа во Марбург, СРГ, во 1985, а објавен потоа, заедно со другите реферати од заседанието, во Slawische Sprachen und Literaturen, Band 12, Typ.-Ed. Hieronimus, 1987, како посебен зборник под заедничкиот наслов Funktion and Struktur in der grammatik slawischer Sprachen. Redaktion: Helmut Schaller).

Таму, во груби црти ги набележавме показната (егзофоричната) и упатувачката (анафоричната/ендофоричната - вклучувајќи ја тука и катафората) функција на членот во македонскиот јазик - двете, значи, основни функции што го поврзуваат него во една системска функционална и формално симетрично изразена целина со демонстративната заменка, од која е и настанат, а потоа, заедно со неа, и со другите демонстративи во овој јазик. Тежиштето на нашата теза беше на тоа дека членот е резултат и израз на неутрализацијата на семантичкиот белег контраст кај демонстративната заменка уште во сите нејзини три форми (овој, тој, оној), т.е. уште во неговата и нејзината примарна и основна функција - егзофоричната, од која после, понатаму, произлегува и се развива и анафоричната (ендофоричната). Бидејќи очигледен е фактот дека условот и основата на трочленоието, како и на повеќечленоието воопшто, ги наоѓаме во рамките на егзофората, првенствено на таа во потесна смисла, на конкретноситуациската т.н. остензивна егзофора, а потоа и на таа во поширока смисла, окарактеризирана од К. Билер како "deixis am Phantazma", а и понатаму пренесена, по еден повеќе или помалку метафоричен пат, и на други планови, на кои е во еден или друг вид но сè уште присутен просторниот однос на проксималност или дисталност при комуникацискиот чин и обусловениот од тој однос семантички белег показност кај демонстративот.

Првобитната употреба на демонстративите е несомнено остензивно егзофорична, со покажување насочено директно кон предметот. Таа се реализира во една комуникациски (реално или мислено) присутна, конкретна вонјазична стварност, во една конкретно дадена и просторно-временски актуелна говорна ситуација. Демонстративот е при тоа директно врзан за таа ситуација како индикатор не само на предметот, туку и на лицето, на местото и на времето. Во неа се физички присутни, заедно со предметот на мислата, сите учесници во комуникацијата; тие можат притоа да ги визираат предметите и да користат уште и невербални, "парајазични" средства како извесна помош во меѓусебното разбирање. Македонскиот јазик преку трочленоието, т.е. преку морфематски тројното експонирање, ни открива дека комункантите го артикулираат при таа ситуација просторот на три релации во однос на предметите, односно се поставуваат во тројна просторна релација

спрема нив, која е на планот на изразот експонирана со тројството на деиктичките елементи -в-,-т-,-н- кај сите демонстративи, а имено: 1) релација на прокоималност од гледна точка и во однос на говорителот - предметот се наоѓа во непосредна близина, подобро речено, во зоната на говорителот или, инаку кажано, со оглед на ориентацијата на исказот спрема комуникантите, во зоната на првото лице (-в); 2) релација на дисталност од гледна точка и во однос на говорителот, но на проксималност од гледна точка и во однос на соговорителот - предметот е надвор од зоната на говорителот, на првото лице, но затоа е бездруго во зоната на соговорителот, односно на второто лице (-т), и 3) релација на дисталност од гледна точка и на говорителот и на соговорителот - предметот е надвор од зоната и на едниот и на другиот, а тоа значи во зоната што би му припаѓала на третото лице или, говорејќи со јазикот на Бенвенист, на нелицето (-н-). Размерите на овие зони и димензиите на релациите проксималност-дисталност се релативна работа. Тие зависат од самата ситуација и од тоа како ќе се поставаат во неа и спрема неа самите комуниканти, првенствено говорителот.

4. Семантичкиот белег "контраст" за кој станува збор овдека го наоѓаме во системските соодноси, во системската меѓусебна поврзаност на одделните елементи (единици) внатре во рамките на двочлението или повеќечлението, а во македонскиот јазик на трочлението, на секој вид демонстратив посебно; тоа значи во оние нивни соодноси во кои при употребата на "овој", на пример, се подразбира, се има предвид најмалку уште еден "друг" истороден предмет (поим) - а може да ги има и уште два и повеќе "други" - кој може да биде "тој" или "оној", и обратно, но и друг "овој". Демонстративите во склопот на ваквото системско трочление придобиваат карактер на шифтери. Контрастот, пак, се состои во сопоставувањето, да речеме, на "овој" со "другиот" ("другите"), со "тој" или "оној", во неговото спротивставување на "другите" или во неговото истакнување меѓу (во однос на) "другите" еднородни предмети (поими). Значи: сопоставувањето, спротивставувањето, истакнувањето во рамките на трочлението (двочлението или повеќечлението, во зависност од системата што е застапена во даден јазик) - тоа е она што го опфаќаме овде со поимот "контраст", тоа е оној семантички или, можеби ќе е подобро речено, функционално - семантички белег, со помошта на кој ние сакаме да ги прецизираме веќе широко познатите во науката, но непрецизирани, недоволно изјаснети интерпретации, на пример, на определениот член, а имено како следниве: дека "определениот член е ослабен демонстратив", дека "меѓу определениот член и придавскиот демонстратив разликата е само во интензитетот" и сл. Тука, меѓутоа, сосема логички се наметнува прашањето: "Да, ослабен, но во што? Да, семантички погледнато, разликата е само во интензитетот, но во интензитетот на што?" Во одговор на овие и слични прашања, ние и се обидуваме да бидеме попрецизни, кога велиме дека станува збор за интензитетот на семантичкиот белег "контраст" и за неговото ос-

лабување, кое во определени услови оди до негова неутрализација, кога заменката станува член. Во македонскиот јазик таа неутрализација нашла јасен израз и во формалното обособување на членот, во сите форми на трочленоието, значи во сферата на егзофората, при што ја задржува просторната опозиција проксималност - дисталност во нејзиниот троен вид што го набележавме во почетокот: овој: -ов; тој : -от; оној : -он (овој човек : човеков, тој човек : човекот, оној човек : човекон).

Во веќе приведениот труд за членот и неговите функции ние се обидовме да ја илустрираме неутрализацијата на демонстративната заменка во сите свои три форми, т.е. уште во нејзината егзофорична употреба, со следнава ситуација: ако сум јас, да речеме, како учител, со своите ученици на час во одделението, а при тоа седам на својата наставничка маса, во чија близина е и школската табла, ќе можам да повикам некој од учениците, кои седат на своите места во клупите, на овој начин: "Стојане, - на пример - стани, те молам, избриши ја таблава". Се послужувам, значи, сосема нормално со в-членот, како форма за проксималност, затоа што таблата ми е во непосредна близина, се наоѓа во мојата зона. Не би можел, меѓутоа, да се послужам со соодветната заменка за преksималност оваа, па во истата ситуација да речам:"... избриши ја оваа табла". Ако речам така, тоа би укажувало на друга ситуација, во која доаѓа предвид и друга или и други табли, со кои јас ја сопоставувам, на кои им ја спротивставувам или меѓу кои ја истакнувам "оваа" табла. Нема, според тоа, "оваа" без корелација со "таа" или "онаа", па и со друга "оваа", без оглед на тоа дали се последниве експлицитно изразени или имплицирани како потенцијали со своето присуство во самата ситуација. А таблата е во случајов една, дадена и определена, земена сама за себе, изолирано, уникално, и токму на таквото земање на предметот (при егзофората) или на денотатот (на текстуален план, при анафората -или во сферата каде што се крстосуваат едната со другата) е експонент членот на планот на изразот воопшто.

Истото важи и за "таа" во таква ситуација на трочленоието. Ако сум јас, да речеме седнат на местото на Стојана во клупата, а тој се наоѓа при таблата - тогаш ќе му речам: "... избришија таблата" - но не би можел да му речам: "избриши ја таа табла"; важи и за "онаа", ако сме, да речеме, седнати двајцата, некаде во клупите, а таблата е надвор и од мојата, и од неговата зона, при што ќе му речам: "Стојане, стани и оди, те молам, избриши ја таблана" - но не и: "... онаа табла". Членот, според тоа, не е алтернација на заменката, туку израз на неутрализацијата на семантичкиот белег "контраст" кај неа, т.е. на нејзина посебна функција, и тоа како во сферата при која заменката уште ја задржува опозицијата проксималност-дисталност, така и уште повеќе во сферата при која е неутрализирана и таа опозиција, кога заменката упатува на антецедент кој е веќе апстрахиран од односот со просторот. А тоа е сферата на чистата анафора (ендофора).

5. Опозицијата приксималност-дисталност кај демонстративната заменка, опозиција карактеристична за комуникацијата во конкретната говорна ситуација (во која со заменката директно се покажува на физички - вистински или метафорично - присутниот предмет), а тоа значи за сферата на егзофората, наоѓа извесно место или извесен одраз и на текстуален, општосинтаксички план, а тоа значи и во сферата на анафората (ендофората плус катафората). Појасно е изразена тука кај заменката за проксималност "овој", и тоа како опозиција "овој - неовој". Зошто? - ќе кажеме понатаму, кога ќе поминеме на "тој" и "оној".

На овој план демонстративот "овој" упатува на именка (именска фраза) или воопшто на определен, помал или поголем, сегмент од текстот (носител на последнава функција е, главно, заменката на средниот род, неутрумот, Н-заменката, како што ја нарекуваат некои) што се наоѓа непосредно пред (при ендофората) или непосредно по (при катафората) реченицата или фразата во која е употребен тој. Диференцирањето на пространствените релации, според тоа, се остварува тука во рамките на просторот што го зафаќа самиот текст и на контекстуалната ситуација создадена и претставена со него и во него - што им дава на тие релации посебен карактер. Единствен пространствен ориентир е тука, имено говорителот, односно авторот на текстот. Така, ако тој, да речеме, во некој свој текст приведува некакви примери - зборови, реченици, факти и сл. - може веднаш потоа да рече и ќе рече, на пример, при ендофората: "Овие примери се земени оттаму и оттаму", "Овие факти потврдуваат дека..." итн.; или, при катафората: "За илустрација/За потврда на мојата теза ќе ги приведам овие примери/факти": - и следува приведувањето.

Контекстуалната ситуација во која доаѓаат вакните случаи е најчесто таква што да го обусловува семантичкиот белег "контраст" кај демонстративот, зашто зад и покрај приведените примери, факти и сл. како "овие" стојат најчесто како потенцијални и редица други, меѓу кои се истакнале - ете, случајот сакал така - токму тие, приведените. Затоа определениот член, во в-формата, како член за проксималност - "примериве, фактиве и др.", наместо "овие примери, факти и др." - овде, при една стилска коректност на изразот, ретко добива шанса да се појави. (Ја истакнуваме стилската корекност, затоа што кај некои наши автори денеска, на еден или друг функционален стил, ќе го сретнеме и во вештачки исфорсирана употреба, која резултира од свесен стремеж да се примени и да се истакне колку што е можно повеќе тројната система како едно толку специфично својство на демонстративите, и посебно на определениот член, во македонскиот јазик. Така се доаѓа до неговото користење, токму во в-формата, и при една ваква привидна можност, сфатена како реална врз основа на еден лаичко-граматички, и затоа површен, третман на членот како обична алтернација на соодветната заменка, од која и потекнува.) Сепак, овој член наоѓа и такви шанси, но во два определени случаја:

Прво, во случај антецедентот - "примерите, фактите и др." - кој е бездруго во проксимална позиција, да е един-

ствен во текстот, и земен како таков, сам за себе (ваквите шанси се фактички ретки). Тогаш ќе може да се рече, на пример: "Примериве, фактиве и др. - не се во согласност со констатациите на авторот". Овој случај ја зафаќа само ендофората.

Второ, во случај односната именка - главно како антецедент, но и како постцедент - да е придружена со дополнителна придавска определба (придавка, придавски спој или придавска, т.е. релативна фраза) во функција на потребната дефинитизација и спецификација на денотатот на таа именка, со која операција - на локација или квантификација, односно квалификација во рамките на самата и почетна фраза - тој е веќе изделен од другите, потенцијалните, обособен, земен сам за себе, уникално, што е и основен услов за појавата на определениот член; тогаш ќе имаме, на пример, наместо "овие примери, факти и др.": Приведениве примери, факти и др. не се во согласност со...", "Примериве фактиве и др., што ги приведовме не се во согласност со..." - или, при катафората, само: "За потврда на мојата констатација, ќе ги приведам следниве примери:...", по што веднаш следува приведувањето.

6. Такви се условите и можностите за извесна, како што ја нарековме, егзофорична употреба на демонстративната заменка, и на демонстративот воопшто, во в-формата на текстуален план, а како демонстратив за проксималност. Од каде доаѓаат и во што се состојат тие токму за овој демонстратив? Зашто нив не ги наоѓаме во тој вид за т-, а уште помалку за н-демонстративот. Имено, ние можевме да речеме во истакнатиот контекст, а веднаш, непосредно по приведените примери: "овие примери", "приведениве примери", па дури и "примериве", но не ќе можевме, без онаа дополнителна определба што ја набележавме како втор случај за можноста да се употреби членот, да го сториме сето тоа се "тие" или со "оние" во однос на евентуални "примери, факти и др." што би се нашле непосредно пред "овие" или на кои и да било други што би им претходеле или што би доаѓале по нив, на кое и да било место во текстот, та кои, според тоа, би се нашле во текстуално "дистална" позиција, всушност како "неовие". Во таква ситуација на двојни примери (а да не говориме за тројни итн., зашто сите овде се сведуваат на двојниот однос "овие -неовие"), "проксимални" и "дистални", ние би можеле, на пример, да речеме:

а) "И овие, и тие/оние примери што ги приведовме пред нив (во почетокот, погоре и сл.) не се во согласност со...". Како што се гледа, заменките "тој" и "оној" овде алтернираат една со друга.

б) "И овие, и претходните (но никако: претходнине) примери не се во..."; или: "И последниве, и претходните (но никако: претходнине) ...; или: "И вториве, и првите (но никако: првине). Овде гледаме дека членот -т- не алтернира со членот -н-, кој просто и не наоѓа место тука.

в) При неутрализација и на опозицијата во просторните релации, само со т-членот: "И вторите, и првите..." - уште повеќе: "И првите, и вторите..." (всушност во ваквите,

како и во сите наброени примери местото можат да си го менуваат едните со другите, без никаква формална или семантичка промена; сепак испаѓа пообично во случаите во кои се чува ваквата опозиција во просторните релации (овие:неовие) демонстративот за проксималност да се најде на прво место; при нејзината неутрализација, пак, редот е обратен); "И претходните, и последните...", "И едните и другите ...".

До колку неутрализацијата не е целосна, ами е ограничена само на просторните реалции, тогаш ќе ја имаме т-заменката ("И тие, и тие..." - се преминува во сферата на чистата анафора, обележана само со деиктичниот т-елемент).

Кои се, значи, условите на текстуален план, прво, за таа разлика меѓу в-демонстративот, од една страна, и другите два од трочлението, од друга; и, второ, за преклопувањето на функциите на т- и н-заменката односно за алтернирањето на едната со другата (в. примерите приведени погоре под а), но не и на т-членот со н-членот, при кои, поточно, и отсуствува можноста за појавата на н-членот (в. примерите приведени под б)?

Главниот и основен услов за тоа, од кој произлегуваат и другите, е тука всушност еден. Веќе го наспоменавме во претходната точка (5.), но сега овде ќе го повториме: тој се состои, имено, во фактот што на целиот овој план како единствен пространствен ориентир се јавува говорителот/пишувачот (авторот), а тоа значи и како единствена зона со определени граници во текстот - зоната на проксималноста во еден посебен однос на тој говорител или, поврзана со граматичкото лице, зоната на првото лице. Со оглед на тоа, пак, што е соговорителот во конретен вид на овој план отсутен, што е имагинарен или, поточно, обопштен, зоната на второто лице, како зона на дисталност во однос на говорителот, но на проксималност во однос на соговорителот, на ти како второ лице (и затоа, по се изгледа, обележана со т-елементот), ја губи оваа своја втора компонента - проксималноста. Без неа границите на втората - дисталноста - се разводнуваат, та и оваа зона станува дифузна и обопштена, каква што е по самиот свој карактер, уште во рамките на конкретната говорна ситуација, т.е. во вистинската (остензивна) егзофора, зоната на третото лице, која е обележана со н-елементот. Преклопувајќи се така едната со другата, и двете зони придобиваат карактер на "неовој", на кој и да било "друг" на кое и да било "друго место" во текстот, па и не само во текстот, туку и надвор од него, во вонјазичната стварност воопшто, на синтаксички план воопшто; и двете всушност, така да кажеме, се дезонираат, и кај двете се извршува всушност неутрализација на опозицијата блиско: далечно.

Оттука и условот и можноста за алтернирање на заменката "тој" со заменката "оној", и на двете заедно со членот во т-форма (в. примерите приведени погоре под а, б, в). Сите тие се само соучесници во фразата со која е именуван и истовремено дефинитизиран даден предмет (поим), и тоа во една единствена функција на формални експоненти на дефинитизацијата извршена не претходно туку со дополнителната придавска определба, во рамките на самата фраза. Сѐ едно - тоа

е функција што му е својствена на членот воопшто, па и во ваквите случаи, и тоа во сферата на чистата анафора и во секоја вонегзофорична употреба, само на неговата т-форма. Затоа и немаше место за н-членот во примерите приведени погоре под б.

Оваа дефинитизација, пак, ја прави реченицата, чиј член е фразата за која станува збор, способна да егзистира и надвор од контекстот, надвор од сферата на анафората, да биде доволна и самата себеси, при што е фразата, заедно со демонстративот во неа, упатена на директен семантички однос кон вонјазичната стварност. Оттука ги имаме случаите од типот, на пример, на:

"Оној камен /Тој камен/ Каменот што се тркала не фаќа место"; "Онаа овца /Таа овца/ Овцата што се дели од стадото ја јаде волкот"; "Оној човек /Тој човек/ Човекот што не работи не треба ни да јаде" итн. Во случаите со "човек" демонстративната заменка обично поминува без именката - "Оној/Тој што не работи не треба ни да јаде"; "Гордоста не му доликува на оној/тој што е слуга на својот близок" - и, понесувајќи го нејзиното значење, придобива номинална функција, станува номинал.

7. Ќе одбележиме уште еден од поинтересните случаи на посебен вид егзофорични ситуации што ја овозможуваат пројавата на демонстративното трочление, проследена со едни или други поместувања во меѓусебните односи и во функциите на неговите елементи. Тоа е случајот на т.н. генерична употреба на определениот член, во која, како и во анафоричната, главен и основен носител на деиктичката функција е т-елементот, во својство на наполно неутрален демонстратив (ја нарековме "деиктичката" и во врска со анафората, зашто фактите, меѓу кои и оние што ги разгледувавме во претходната точка, говорат во прилог на сфаќањето дека и анафората е еден вид или подвид на деиксата, земена во широка смисла): "Човекот е разумно суштество", "Коњот е домашно животно", "Златото е благороден метал" итн.

Па сепак, како што видовме веќе кај разгледуваните случаи на текстуален план, и овде се можни ситуации од посебен, можеме да кажеме, полуегзофоричен карактер, што ја обусловуваат и ја овозможуваат употребата и на другите два елемента од трочлението: в-членот и н-членот.

"Што ти е човеков? - Ништо, денеска го гледаш здрав и прав, а утре веќе го нема на овој свет." - можам јас да речам за човекот воопшто, но по некој конкретен повод, поаѓајќи од некоја конкретна или конкретно претставена ситуација. На пример, се случила некоја сообраќајна или каква и да било друга незгода во која го изгубил животот некој човек, а јас сум сведок на тој настан или некој друг ми раскажува за него. Во истиот случај јас можам да речам и: "Што ти е човекот?" - но со тоа го менувам својот однос кон таа ситуација, психички се дистанцирам, се апстрахирам од неа, при што тој однос станува сосема неутрален, а именувањето на поимот, барем во својата основа, си го задржува својот денотативен карактер. Денотативен е тука, на ист начин, и

т-членот. За разлика од него, в-членот на негово место доаѓа да го изрази мојот поблизок, пожив и поинтимен, емоционално обоен однос кон ситуацијата и, преку една конкретна презентација на значенската содржина на исказот, кон значенската содржина на именката, кон "човекот" воопшто, поточно кон луѓето воопшто, од кои не сум исклучен ни јас. Значењето на именката придобива тогаш конотативен карактер, каков што придобива во ред и разни случаи определениот член во една или во друга своја форма, а во вакви при кои е вклучен во поимската содржина на именката и самиот говорител - во в-формата, како в-членот; поради нему својствената семантика на "близост" во однос и од аспектот на говорителот, неговата способност да функционира во зоната на првото граматичко лице. Елементот на конотацијата тој го содржи, според тоа, уште во основата на својата семантичка природа. Во приведениот пример, затоа, тој е изразито конотативен член.

Јас не можам, меѓутоа, во истиот тој пример да се послужам со н-членот, па да речам: "Што ти е човекон?" Не можам, зашто тој член во таа ситуација во која јас, како говорител, се исклучувам од родот, од класата означена со именката, нужно добива референцијална функција: не упатува веќе на денотатот на таа именка и преку неа (на родот, на класата како поим во целост, поточно како ентитет од вонјазичната стварност), туку покажува, се однесува на една конкретна негова појава, имајќи ја како свој референт.

Има, меѓутоа, ситуации и за негова генерична употреба, пак со некои свои специфичности. Тоа се секогаш ситуации при кои говорам за некои други класи, а не за онаа на која и припаѓам јас. Така, на пример, јас можам да кажам:

"Во овие услови тешко им е и на птицине, - ако ја изберам таа можност меѓу трите со определениот член (можно е овде да се каже и: на птициве/на птиците - со соодветната варијанта на ставот, на односот кон ситуацијата) - а не само на луѓето/луѓево". При тоа јас мислам на сите птици воопшто, на целата класа, исто како што мислам и на сите луѓе. Но некако ги визирам нив во нивното множество како конкретност, мислено, секако, но преку ваква или таква нивна конкретна презентација - гледам, да речеме во моментот, некои од нив пред мене како се трудат да најдат некое зрнце храна и тоа го земам како повод за искажувањето на мојата мисла или просто мислено ги имам пред очи бидејќи се секогаш и сегде присутни во секоја моја околина. Фактот што не е обично кај именките што означуваат вакви ентитети да се послужам со еднината укажува на посебниот карактер на генеричната употреба на в- и н-членот. Таа посебност се состои, како што може да се види од приведените примери, во нивната способност да упатуваат на ентитетот само преку извесна, ваква или таква, негова конкретизација: преку множината, која секако значи извесна, до извесен степен, конкретизација на општиот поим, негово земање во конкретна појава (ова нека биде и нашиот одговор на прашањето за разликата на генеричната семантика изразена со еднинската форма на именката од онаа што е изразена со нејзината множинска форма) или преку делумна конкретна презентација на ентитетот во момен-

тот на говорниот чин, т.е. преку определен референт што ја добива тука улогата само на презентант, на мостра на родот, на класата.

8. Сите основни функционално-семантички својства што ги набележавме овде кај демонстративните заменки, заедно со нивната членска функција претставена во обособена форма - определениот член, ги наоѓаме и кај другите демонстративи, наброени уште во почетокот на овој труд: на ист начин функционира трочлението и кај нив, прво, во сферата на чистата, остензивната егзофора, а потоа и во други посебноегзофорични, и псевдоегзофорични, како што ги нарековме, полуегзофорични сфери; на ист начин се апстрахира од трочлението, во комуникацијата што се опстрахира од конкретната говорна ситуација, т-елементот, јавувајќи се како единствен експонент на чистата анафора - и̂, најпосле, на ист начин се одвива процесот на неутрализација на овде истакнатиот семантички белег "контраст", одделно од или заедно со неутрализацијата на опозицијата во просторнствените релации - проксималност: дисталност. Евентуалните специфичности кај овој или оној демонстратив, во еден или друг посебен случај, ќе можат да се откријат со посебни истражувања и анализи, за какви што, впрочем, демонстративите, како и заменките воопшто, отвораат едно доста широко и сè уште не толку разработено поле.

Борис МАРКОВ

# ОБ ВЛИЯНИИ ИНОСТРАННЫХ ЯЗЫКОВ НА ТЕРМИНЫ РОДСТВА В СЛАВЯНСКИХ ЯЗЫКАХ[1]

Соседство славянских народов с различными народами и их языками не могло не отразиться на состояние выражения родственных отношений в славянских языках. На наш взгляд, иностранное влияние на термины родства в современных славянских языках проявляется в двух направлениях: а) в прямом заимствовании некоторых терминов родства из неславянских языков, б) в смешении значений некоторых праславянских терминов родства или в расширении семантики одной части унаследованных терминов родства. Смешением значений праславянских терминов родства в отдельных славянских языках охвачены, в большей или меньшей степени, термины внук - внучка и племянник - племянница; (в)уй - (в)уйна, стрый - стрына, тетъка - тетък), а также термины зълва, ятры и свьсть; свекръ- свекры и тьсть - тьща. В результате несохранения некоторых праславянских терминов родства и действия двух указанных направлений иностранного влияния на термины родства каждый современный славянский язык характеризуется, в большей или меньшей степени, некоторыми особенностями в выражении родственных отношений. Само рассмотрение иностранного влияния на термины родства в современных славянских языках целесообразно провести в рамках трех групп славянских языков.

## Группа южнославянских языков

С л о в е н с к и й я з ы к. Среди южнославянских языков этот язык выделяется как несохранением некоторых праславянских терминов родства (ср. сербохорв. čedo, bratučed, jetrva, zaova, dever, šurak - šurnaja) или выделением собственных терминов типа: ata "отец", ласк. atek, stričnik "племянник" -stričnica "племянница", tetič "двоюродный брат" - tetična "двоюродная сестра", так и полным отсутствием терминов родства турецкого происхождения, встречающихся в других южнославянских языках. Иностранное влияние на термины родства в словенском языке отразилось главным образом в смешении значений отдельных унаследованных терминов родства или в расширении их семантики за счет других праславянских терминов. Сюда относятся преимущественно следующие термины родства:

stric "1. stric (očev brat); fam. čika, čiča; ujak (majčin brat); tetak, teča (tetkin suprug)" - strina "strina;

ujna; tetka; služi i za fam. oslovljavanje starije žene""Šk; ujec - ujna "1. tetka (majčina sestra); 2. ujčeva žena" Šk; svak "деверь (brat moža); шурин (ženin brat);свояк (mož ženine sestre), зять (sestrin mož)" - svakinja "невестка (bratova žena); золовка (moževa sestra); свояченица (ženina sestra" K; tast "тесть (ženin oče, možev oče)" - tašča "теща (ženina mati); свекровь (moževa mati)" K; teta "1. teta, -ka (sestra očeva ili majčina); strina (žena stričeva); ujna (žena ujakova). 2. žena starog svata. 3. učtivo oslovljavanje za svaku stariju, udatu ženu" Šk.

С е р б с к о х о р в а т с к и й язык. Характерной чертой данного языка в отношении терминов родства является не только сохранение унаследованных праславянских терминов, но и выделение производных образований, которые используются для уточнения нюансов родства, ср.: сестрић "сын сестры" - сестричина "дочь сестры", заовичић - заовична, јетрвић- јетрвичина, шуричић "сын шурина" - шурична "дочь шурина". Вероятно по этой причине смешение значений терминов родства, чаще всего вызванное влиянием со стороны, в этом языке не сыграло заметной роли. Иностранное влияние здесь проявляется главным образом в заимствовании некоторых терминов родства: а) из западноевропейских языков, б) из турецкого или посредством турецкого языка, ср.:

а) Заимствования из западноевропейских языков: кузен (фр. cousin, -e) "нећак, братић, рођак" - кузина "нећакиња, сестричина, братична, рођакиња" РСКЈ, шогор (нем. Schwager) "шурин; свояк; брат жены" Т - шогорица, ср. так же прозвище Шогоров.

б) Заимствования из турецкого или посредством турецкого языка: бабо (тур. baba, перс. bābā) "отец"; ср. ни по бабу ни по стричевима "правично, праведно, објективно" РСКЈ; баџанак (баџеног, баџанац, пашеног), паша[3] ласк. (тур. bacanak" шурин, свояк"); ср. так же пашанац "1. см. пашеног; 2. племянник жены (сын жениной сестры) - пашаница "племянница жены (дочь жениной сестры)" Т. дада[1] (тур. dada) "отец; sinovi se oko dada mrtvog okupiše"J, РСКЈ; дада[2] (тур. dada, dadı) "1. мамуся, мамочка; 2. сестрица (обращение к старшей сестре) Т, РСКЈ; кардаш (тур. kardaş) "друг, пријатељ" РСКЈ; нана (тур. nenne) хип. "1. мати, мајка; 2. бака, старија рођака" РСКЈ; нена (тур. nenne) "1. mama, mati; 2. babica, stara mati; "Šk; čiča[2] (тур. çiçe) "1. (често као атрибут) старији човек, старац... 2. очев брат, стриц; исп. чико, чика" РСКЈ.

М а к е д о н с к и й язык. Отклонения от праславянской системы родства в этом языке проявляются главным образом в расширении семантики некоторых праславянских терминов родства за счет других терминов и, в особенности, в заимствованиях из окружающих его иностранных языков. Упомянутые отклонения от праславянской системы родства нашли следующее отражение.

Р а с ш и р е н и е м семантики охвачены главным образом термины внук - внука (внучка) и дедо - баба;

ср.: внук "1. внук; 2. племянник: 3. потомок (внуците на Гоце Делчев)" Р - внука, внучка "1. внучка; 2. племянница".

Приобретение значения племянник в данном термине присуще целому ряду языков Балкан и Средиземного моря, ср. гр. ἄνεφιος, лат. nepos, итал. nipote, рум. nepot, алб. nip; дедо "1. ded, deda (татко на еден од родителите); ...starac; 2. u obraćanju sveštenom licu: дедо попе! дедо владика! 3. samo pl. дедовци... fraz. ...: 4. tast" — баба "baba 1. (мајка на родителот)... fraz....; 2. starica; fraz. ...: 3. tašta, в. тешта; 4. babica, primalja..." Р.

Определенное число терминов родства в македонском языке з а и м с т в о в а н о из греческого, албанского и в особенности из турецкого языка, ср.: нунко и нумко (диал.) "kum" - нунка "1. жена нунко; 2 жена на нункото) "kuma" Р ("гр. νοῦνός, νουνά = ср. гр. νόυνος, νόυνα Тах.); калимана (диал.) "кума, крсница" - калитата (диал.) "кум, крсник". "Од н. гр. придавка ναλός = добар + именката μάνα, μαννα, τατᾶς" Тах.

Заимствованием из албанского языка является главным образом термин бир ∠ алб. bir "сын" (диал.). С неясным происхождением выступает термин лења (диал.) "обращение к старшей сестре".

Из турецкого языка заимствованы термины: аџо (тур. ace) диал. в. стрико "дядя"; баба (тур. baba, перс. bābā) арх. "otac, babo" Р; ср. также бабајко (фолкл.) "babajko, otac" Р. балдеза (тур. baldız) "свояченица" (диал.) в. свеска; баџанак (ласк. баџа ∠ тур. bacanak "pašenog, pašanac, badžanac" Р; дада, дадичка (тур. dada, dadı) "dada, sestrica" Р; кардаш (тур. kardaş) разг. "kardaš, drug, brat" Р; нане (тур. nenne "мать") диал. — используется в функции обращения к бабушке или к пожилой женщине; чиче -о, -ко (тур. çiçe) "стрико или секој пристар човек" Р.

В сопоставлении с заимствованиями из греческого и албанского языка термины родства турецкого происхождения характеризуются не только большей численностью, но и более широким ареалом их употребления, причем термины баџанак и дада выступают без славянских синонимов.

Б о л г а р с к и й язык, сохранив многие праславянские термины родства, характеризуется расширением семантики терминов внук "1. внук. 2. (диал.) племянник" - внучка "1. внучка. 2. (диал.) племянница" Ч и дядо "1. дед, дедушка. 2. тесть. 3. мн. ч. деды, предки. 4. только ед. ч. дедушка, батюшка... " - баба "1. бабушка. 2. старуха. 3. тещя. 4. повивальная бабка. 5 перен... " Ч. В то время как значение племянник - племянница в терминах внук - внучка представляет широко распространенный балканизм, выделение значения тесть - теща у терминов дядо - баба пока что остается темным. На протяжении исторического развития болгарского языка кроме того укрепились и некоторые заимствования турецкого, тюркского или др. происхождения. Ср.: баджанак (тур. bacanak) "свояк" Ч; балдъза (тур. baldiz) "свояченица" Ч;

чичо, ласк. чичко (тур. çiçe) "дядя (брат отца). 2. (разг.) дядя обращение к более пожилому человеку" Ч.

Термин баба со значением "отец", встречающийся в сербскохорватском (ср. бабо) и отчасти в македонском языке, в болгарском языке вышел из употребления, но оставил след в прозвище Бабов (ср. сербскохорв. Babović)

Среди заимствованных терминов родства изолированное положение занимают термины кака и леля, характеризующие в основном болгарский язык, ср.: кака "старшая сестра, старшая женщина (обращение к старшей сестре или к старшей женщине со стороны тех, кто моложе их)" Ч. В связи с возникновением первого термина родства М л а д е н о в отмечает, что он "от рода м а м а, т а т е, фр. papa и мн. под.; под. кор. в новоинд. и алт. ..." ЕР.

леля[3] "1. тетка (сестра отца или матери). 2. тетя (обращение к более взрослой женщине)" Ч.

Група западнославянских языков

Имеющиеся отклонения от праславянской системы терминов родства в данной группе славянских языков проявляются главным образом в утрате отдельных праславянских терминов, в некоторых заимствованиях, а также в смешении определенных терминов родства или в расширении семантики одних терминов за счет других. Степень отклонения от системы терминов родства праславянского языка в отдельных западнославянских языках варьируется.

Ч е ш с к и й я з ы к. Система терминов родства этого языка в основном характеризуется вышеупомянутыми особенностями группы западнославянских языков. Некоторые праславянские термины родства оставили след в словарях (ср. svekruše "свекровь") или в названиях фамилий (Deverov). Полностью или частично вышли из употребления термины шурин, зълва, ятры, свьсть; ujec (устар.). В системе терминов родства особенность чешского языка представляют термины tchán "тесть; свекор" - tchyně "теща; свекровь", которые наподобие немецкого термина Schwieger объединяют в себе значение двух различных терминов. Подобно немецкому термину Onkel термины strýc и ujec смешиваются между собой в том смысле, что первый распространился за счет второго (ср. strýc "1. brat otce n. matky n. švagr. 2 expr. ..." SSJČ. Термин teta "1. sestra n. švagrová otce n. matky" SSJČ) выступает со значениями немецкого термина Tante, т.е. = болг. "леля, вуйна, стрина" Н.

Заимствованием из немецкого языка вместе с имеющимися значениями представляют термины švagr (нем. Schwager), "деверь; шурин; зять; свояк" - švagrová (нем. Schwagerin) "золовка; свояченица; невестка". Латинского происхождения являются термины kmotr (*kumăter < com-māter) "кум" - kmotra "кума".

С л о в а ц к и й я з ы к. В выражении родственных отношений от чешского языка отличается главным образом

лучшим сохранением праславянских терминов родства (ср.: strýc - stryna, ujec, ujo - ujčiná, svokor - svokra, test'-testiná а также меньшим смешением значений унаследованных терминов родства и вообще меньшим расширением семантики терминов родства. Смешение основных значений унаследованных праславянских терминов родства в словацком языке выражено преимущественно у слов: ujec, ujo "1. matkin brat; 2. nár. manžel matkinej sestry; 3. hovor. v oslovení starší muž vôbec..." - ujčiná "1. manželka matkinho brata; 2. nár. matkina sestra" SSJ; svokor "1. (manželov otec) свекор; 2. (manželkin otec) тесть" - svokra "1. (manželova matka) свекровь; 2. (manželkina matka) теща" SSJ; test' "otec manželky vo vzt'ahu k manželovi" - testiná "matka manželky vo vzt'ahu k manželovi; zried. i manželova matka" SSJ.

Подобно чешскому языку в словацком языке укрепились заимствования kmotor "кум" - kmotra "кума" (лат. com-māter) и švagor (нем. Schwager) "manželov al. manželkin brat, sestrin manžel" - švagriná "manželova al. manželkina sestra, bratova manželka" SSJ.

Л у ж и ц к и е я з ы к и. Оба языка объединяет термин nan "отец", невстречающийся в других славянских языках. Сочетанием слов přichodny nan (н. -луж. pśichodny nan) выражаются значения терминов: а) тесть, б) свекор, а сочетанием přichodna mać (н. -луж. pśichodna mama) выражается: а) теща, б) свекровь Tp: ср. также přichodny syn "зять" Tp.

В нижнелужицком языке заимствованием является термин šwar (нем. Schwager) Šw, употребляющийся наряду с термином swak. Термину swak в верхнелужицком языке присущи значения "шурин; деверь; зять (муж сестры); свояк" - swakowa "золовка; свояченица; невестка" Tp. Термин wuj в данном языке объединяет значения терминов "Oheim, Onkel; Vetter" Ja, а термин wujowc выступает со значениями "Oheims, Vettersohn, Cousin" Ja.

П о л ь с к и й я з ы к. Проявление иностранного влияния в данном языке сказывается преимущественно в смешении отдельных терминов родства или в расширении их первобытной семантики за счет других терминов родства, а также в прямом заимствовании некоторых терминов. Смешение или расширение первобытной семантики касается преимущественно следующих терминов:

ciotka "siostra lub kuzynka matky lub ojca" SŁ;
świeker "ojciec męża lub żony, teść" - świekra "matka męża, rzadziej żony, teściowa" SŁ;

teść "ojciec żony lub męża w stosunku do zięcia lub synowej" SŁ.

Из заимствований в польском языке укрепились термины: kuzyn "1. двоюродный брат, кузен...; 2. родственник, свойственник" (ср. "bliższy lub dalszy krewny" SŁ) - kuzynka "1. двоюродная сестра, кузина...; 2. родственница, свойственница WSPR, szwagier "шурин; свояк; деверь; зять" - szwagierka "свояченица; золовка; невестка" WSPR.

## Группа восточнославянских языков

В отличие от западнославянской группы языков термины свекор – свекровь и тесть – теща в восточнославянской группе языков вообще не смешиваются друг с другом. Иностранное влияние на термины родства в упомянутых языках сказывается преимущественно в следующем.

Р у с с к и й я з ы к. Выражение трех праславянских терминов родства при помощи термина дядя = схорв. "stric, ujak, tetak; hip. djeda, čika" М-Р и расширение первобытной семантики термина тетка = схорв. "strina, ujna, tetka (i osl.)" М-Р, на наш взгляд, следует приписать влиянию западноевропейских языков (ср. фр. oncle – tante, нем. Onkel – Tante, англ. uncle – tante). Влияние французского и немецкого языков на термины родства, кроме того, сказывается и в отношении прямых заимствований, ср. кузен "В буржуазно-дворянском быту: двоюродный брат" О – кузина. Поскольку термины кузен – кузина не вызывают никаких сомнений в их французском происхождении, кажется, нет основания оспаривать и французское происхождение термина папа, тем более что он не встречается в древнерусском, украинском и белорусском, а вероятно и в части русских говоров. Термин шафер "дружка невесты" (ср. и производное шаферица) заимствован из прибалт. нем. Schaffer.

Б е л о р у с с к и й я з ы к. В системе терминов родства белорусский язык обнаруживает большие сходства с системой терминов родства русского языка, от которого отличается главным образом отсутствием заимствованных терминов папа и кузен – кузина (устар.), как и наличием собственного заимствования швагер "1. (брат жены) шурин; 2. (муж сестры или свояченицы) свояк" – швагерка (сестра жены) свояченица "Кр. Однако отмеченное заимствование в данном языке не укрепилось непосредственно из немецкого языка, а посредством польского языка. Термин шафер – шаферка, употребляющийся рядом с дружка, мог укрепиться посредством русского языка.

У к р а и н с к и й я з ы к. Обладая в основном восточнославянскими терминами родства (ср. дядько, фам. дядя, племінник – племінниця К), украинский язык характеризуется: а) сохранением большей старины, так как в некоторой степени сохранил праславянские термины родства: стрий "зап.: брат отца "К и вуй, вуйко "зап.: брат матери "К, б) выделением термина небіж, – ожа "племянник"-небоха и в) отсуствием прямых заимствований из неславянских языков.

x

x x

Влияние иностранных языков на термины родства в славянских языках можно резюмировать следующим образом. При сохранении самого большого числа праславянских терминов родства южнославянские языки характеризуются заметным числом заимствований преимущественно турецкого происхождения (исключение составляет словенский язык). Под влиянием терминов Schwieger

и Onkel - Tante западнославянские языки отличаются от южнославянских языков (за исключением словенского языка) смешением семантики терминов свекор - свекровь и тесть - теща, расширением семантики терминов stryc - teta, польск. ciotka и в некоторой степени наличием своих прямых заимствований. В группе восточнославянских языков термины дядя - тетя под влиянием отмеченных западноевропейских терминов приобрели значение праславянских терминов стрый (-ьць)- стрына, (в)уй - (в)уйна, тетька -*тетькь. В русском языке, кроме того, нашли отражение и заимствования папа, кузен - кузина (устар.) и шафер (последний термин укрепился и в белорусском языке).

## Ареал распространения заиствованных терминов родства в славянских языках

А л б а н и з м ы: bir "сын" — в мак. бир (диал.).

Г а л л и ц и з м ы: cousin — cousine, papa — в сербскохорв. кузин — кузина, польск. kuzyn "1. и 2" — kuzynka, русск. кузен — кузина (устар.) и папа.

Г е р м а н и з м ы: Schwager, —in, Schaffer — в сербскохорв. шогор — шогорица, чешск. švagr — švagrová, словц. švagor - švagriná, н. луж. šwar (II swak), польск. szwagier - szwagierka, белорусск. швагер — швагерка; шафер — шаферица в русском; шафер — шаферка в белорусском.

Г р е ц и з м ы:

— в македонском: калимана "кума" — калитата "кум" (диал.) и нунко "кум" - нунка "кума".

Л а т и н и з м ы: чешск. kmotr, словацк. kmotor.

Т у р ц и з м ы и т ю р к и з м ы:

ace "дядя (брат отца) — в мак. аџо (диал.);
baba "отец" — в сербскохорв. бабо, мак. баба (арх.);
bacanak "шурин, свояк" — в болг., мак. и сербскохорв.;
baldız "свояченица (сестра жены) — в болг. балдъза и мак. балдеза (диал.);

dada[1] "отец" — в сербскохорватском дада;
dadı, dada[2] "няня, кормилица" — в сербскохорв. дада, мак. дада, ласк. дадичка;
кака (диал.) "сестра; брат" Труб., Г — в. болг. кака:
kardaş, kardeş ("брат; сестра") — в сербскохорв. кардаш "друг, пријатељ" и мак. кардаш (арх.).
nanne "мать" — в сербохорв. нана "1. и 2." и нена "1. и 2.", в мак. нане "1. и 2." (диал.);
çiçe ("дядя; тетя") — в сербскохорв. чича, чика, мак. чиче, ласк. чичо, чичко, болг. чичо, -ко.

Особняком стоит болгарский термин леля, мак. лељa (диал.) и сербскохорв. лељa (диал.), который семантически и пространственно стоит ближе всего алб. и рум. lele "ältere Schwester, ältere Frau" ERJ.

## Условные сокращения

Г .... Георгиев В., Български етимологичен речник, т. II
ЕР.... Младенов Ст., Етимологичен речник на българския език.
И..... Илин, В. С., Украинско-русский словарь, Київ - 1964.
К..... Калинович, М.А., Русско-украинский словарь, М. - 1948.
ККГ... Колас, А., Крапива, К., Глебка, П., Русско-белор.словарь.
Л..... Лепинг, А.А., Немецко-русский словарь, Москва, 1947.
Р..... Речник на македонскиот јазик, I, II, III, Скопје.
РСКЈ.. Речник српскохрватског књижевног језика.
СРС... Словацко-русский словарь, Москва-Братислава, 1976.
Т..... Толстой, И.И., Сербскохорватско-русский словарь.
Тах... Таховски, А., Грчки зборови во македонскиот нар.јаз.
Тр.... Трофимович, К.К., Верхне-лужицко-русский словарь.
Ф..... Фасмер, М., Этимологический словарь русского языка.
Ч..... Чукалов С., Българско-руски речник, София, 1960.
Руско-български речник, София, 1962.

FRJ... Skok P., Etimologijski rječnik hrvatskoga ili srpskoga jezika.
H..... Hora K., Bulharsko-český slovník, Praha - 1959.
J..... Jurančič J. Srbohrvatsko-slovenski slovar, Ljub. 1955.
Ja.... Jakubaš F., Hornjoserbsko-němski słownik, 1954.
K..... Kotnik J., Slovensko-ruski slovar, Ljubljana, 1950.
R-M... Poljanec, R.F., Madotova-Poljanec, S.M., Rusko-hrvatskosrpski rječnik, Zagreb, 1962.
Sł.... Słownik języka polskiego, 1-10, Warszava, 1966.
SSJ... Slovník slovenskeho jazyka, Bratislava, 1959-1960.
SSJČ.. Slovník spisovného jazyka českého, ČSAV.
SSKJ.. Slovar slovenskega knjižnega jezika, Ljub., 1985.
Šk.... Škerlj St., Aleksić R., Latković V., Slovenačko-srpskohrvatski rečnik, Beograd-Ljubljana, 1964.
Šw.... Šwjela B., Deutsch-niedersorbisches Taschenwörterbuch, Bautzen, 1953.

# С Н О С К И

1) Данный труд является дополнением и обоснованием к некоторым тезисам нашего доклада, прочитанного на IX съезде славистов в 1983 году в Киеве.

2) В связи с происхождением этого термина С к о к высказал мнение, что он представляет собой "opći balkanski turcizam" ERj.

3) Рассматривая это слово, С к о к отмечает: "... lelja (Vuk, valjda u blizini bugarske granice, upor. bug. lelja "tetka" ... Detinja riječ (Lallwort), koja se nalazi i u drugim slavenskim i neslavenskim jezicima. Upor. arb., rum. lele "ältere Schwester, ältere Frau" ERj.

Коста ПЕЕВ

# ИЗМЕНИ ВО КАТЕГОРИЈАТА РОД КАКО РЕЗУЛТАТ НА МЕЃУЈАЗИЧНИТЕ КОНТАКТИ
## - врз материјали од југоисточните македонски говори -

1.1. На просторот што го зафаќаат јужните македонски говори можат да се изделат неколку дијалектни јазли. Предмет на нашиот интерес е југоисточниот јазол, претставен преку долновардарските и богданско-лагадинските говори. Овие говори се простираат јужно од линијата одредена со планината Беласица, Кожуф и Ниџе. Планината Беласица ги одделува од струмичкиот говор, а Кожуф и Ниџе претставуваат природна граница кон тиквешко-мариовското подрачје. На исток се граничат со серските говори, а границата оди по линијата: Солун - источни падини на Круша Планина - Струма. На запад оваа дијалектна зона граничи со леринско-костурските говори, а границата почнува од планината Ниџе, продолжува кон Островското Езеро и преку планината Каракамен се управува кон реката Бистрица. Јужната граница на овие говори фактички го одделува нашиот од грчкиот етнос и се движи во правецот: подрачјето нешто јужно од Кајлар, реката Бистрица, Солунски Залив.

2.1. Во потрага по дијалектната база на јазикот на Кирил и Методиј, односно поради очекуваното присуство на одредени архаизми во овие периферни дијалектни изоглосни огништа, повеќе слависти уште кон крајот на минатиот и почетокот на нашиов век почнале да ги истражуваат југоисточните и југозападните говори (во Егејска Македонија), и тоа со таков интензитет што слободно може да се рече дека тие денеска спаѓаат меѓу оние македонски говори што се најшироко испитани и за кои има најмногу пишувано[1].

3.1. Резултатите од овие истражувања, изразени во повеќе статии, монографии и речници, како и од анкетирањата што ги имаме вршено кај повеќе преселници од Солунско, Кукушко, Гуменџиско, Воденско, Кајларско, ни ги претставуваат југоисточните говори како типични за "балканската лингвистичка унија". Во нив срекаваме интересни резултати од симбиозата на јазици со различна генеза, коишто развиле ред структурални идентичности.

4.1. Освен општопознатите балканизми што нашироко ги покриваат македонските народни говори, овде среќаваме и ред синтаксички и морфо-синтаксички карактеристики што се јавуваат како диференцијални во однос на другите источномакедонски говори, а од друга страна претставуваат особеност на западното наречје. Се работи за модели и синтаксички врски, што и во западните и во југоисточните говори се развиле под изразито влијание на несловенските балкански јазици: сврзување на директниот објект со помош на предлогот на (: го-викнах на брат-ти - Кукушко), употреба на предлогот од и со граматичка функција - за искажување на посвојност (: ки дуjдел стопанот ут лозата - Кулакија, 269) градење на простата прашална реченица без партикулата ли (: му-фа́рли на-куко́шките? - Кукуш), директно прибавување на дополнението за место кон прирокот (: стигна́аме Димир-Иса́рско̄ Мос - Солунско), препозитивна употреба на кратките заменски форми во однос на глаголот (: о-устави́х на-па́тут - Кукушко, Солунско и др.).

4.2. Спомнативе структурални промени се резултат на многустраните контакти, што Македонците од Долновардарско ги имале со соседното балканско, несловенско население и кои, што е особено важно, биле директни. Конкретно мислиме на воздејството од грчкиот а повеќе од турскиот и ароманскиот јазик. Има искажување дека "несловенската граматичка форма" на македонскиот јазик се добила, главно, во резултат на билингвизмот што се родил од контактот меѓу македонските Словени и балканските Романи, чии потомци се денешните Власи[2]. Дека балканско-романскиот јазик, во услови на билингвизам, играл улога на супстрат, на модел што довел до изедначување на граматичките форми, многу релјефно се покажува имено во јужните македонски говори, каде што концентрацијата на турското и ароманското население била значителна.

4.3. Многу е веројатно дека во контекстот на овие влијанија треба да го гледаме и стремежот за иновации во опозициите на родот, во овие говори изразена најшироко во елиминацијата на одделната маркираност на машкиот и средниот род. Ова недвосмислено се добило со наслон на аналогната редуцирана состојба на категоријата род во турскиот, а донекаде и во влашкиот јазик, каде што среќаваме само две форми кај атрибутнивните зборови. Односнава особеност, според истражувањата што ги имаме вршено, е прилично раширена во југоисточните говори: на југозапад најистурена точка каде што ја констатиравме претставува пунктот Тремно (Кајларско), се среќава уште во Гуменца, Воденско (пункт Тресино), Еницевардарско (пунктови Пазар и Ѓупчево)[3], на исток ја забележивме во селата што се гранични меѓу кукушкиот и сер́скиот говор (пунктови Планица, Савек), а во оваа омеѓеност доаѓаат говорите во Кукушко (пунктови Грамадна, Морарци)и др.), Гевгелиско (пункт Којнско), Дојранско (пункт Патарос), а на југ односнава појава се среќава сѐ до утоката на реката Вардар (пункт Градобор, и од материјали од селата Ватилак и Кулакија[4]).

5.1. Корозијата што го има опфатено системот на родовите опозиции се пројавува низ повеќе пунктови: во именската фраза родот со слаба маркираност се среќава кај атрибутивните зборови, кај показните и посвојните заменки, кај личните заменки категоријата е најмногу засегната во кратките заменски форми, поретко во употребата на членот. Во глаголската фраза слабата позиција на категоријата род евидентно се забележува при конструкциите со л--партиципот.

5.2. Кај придавските зборови среќаваме изедначување на атрибутите за машки и среден род, а како примарни се јавуваат формите на средниот род. Појавата е прилично раширена, В.Думев уште пред повеќе од половина век ја забележил и зборувајќи за воденскиот говор истакнува: во овој говор "се забележува една колку интересна, толку и несреќна појава, којашто се должи на грчко и турско влијание; тоа се забележува главно во градот и во блиските села.Дури формите на придавките за среден ги изместиле формите за машки род еднина: áрну човéк бил то бéгут, лóшу инсáн, лóшу са чиниʹ инсáнут, угоéну дубúтук итн. Таа појава засведочува како е можно со силно туѓо влијание да се изроди јазикот, да го изгуби чувството за формите"5.

Во материјалите од село Ѓупчево - Ениџевардарско среќаваме голем број примери во кои е засегната конгруенцијата меѓу именката и атрибутската одредница: ѓýмот пáлно су студéна вóда; - му-клáват пујáс дáлго три ду-чи-тúри аршúна; - он нéмше áрно живóт су-неá. Се работи за иновација што, изгледа, не е многу нова, од односниов терен, од Пазар, скоро пред еден век Крсте П.Мисирков ја запишал песната Банут - Крал'ут во која се споменуваат примерите: и тóгај тóја Тýрче, Босналúјче, гу вјáна бáновото кóјна кармáна; - јас да не се скрúјах пут иднó камúлцко самáр; - нéмиш рудéно таквó јунáк јуф твóјта држáва.

5.3. На југозапад од Пазар и Воден, во Кајларско (го имаме истражувано пунктот Тремно) замената на атрибутските одредници од машки со среден род е скоро регуларна, сп.: гулéмо мирáк, цáрвéно кóјн, éндро бóп, óстро нóж, чýјџо чóек, чúсто úзвур.

5.4. На север, во соседните говори - гевгелискиот и дојранскиот категоријата род, иако не во таков обем, сепак е засегната, сп.: кóјно гувóре чувéчко изúк; - чаврантúјта-ј тýрско збóр; во реченицата: кáркол' е тóо уфжúтто, излéве éјн цáрно плóт, имаме синтагма со две одредници, првата - éјн (: еден) е од машки род, која нормално се согласува со именката на која се однесува (плод), а со втората одредница е нарушена конгруенцијата: цáрно плóт.

И во споменатава регија ретки се примерите во кои именката е во среден, а атрибутот во машки род: а па рабутúл за едúн лéпче, пáри не.

5.5. При сондажните истражувања во Серско, пунктот Савек, исто така забележивме загуба на маркираноста на машкиот род во атрибутивни синтагми. Од односниов го-

вор се следниве примери: ра́жано́во л'а́п, ло́шо драга́та̄н (: падар), ста́ро пе́ар (: свекор).

5.6. Во материјалите од С.Верковик[6] - од југоисточните македонски говори - на показ се примери со нарушена конгруенција: да везми девет мјахови благо мет; - единојут ол му беши бјал другуту царну; - да пр152миниш приз мене ... зашто имам да ти кажам скришно лаф; - и тој ја дава адин алтин многоценно; - стом виде хизмика́рот таков мјасто, скришно.

Атрибутската одредница од среден род толку се наложила што се срекава и во синтагми со именки од женски род: и да му донесе благото ракија, спроти адето.

5.7. Според истражувањата што ги имаме вршено - било во директно анкетирање,било според објавени материјали - ни се наложува впечатокот дека категоријата род најсилно е засегната во најјужните села, пр. во Кулакиското евангелие (селото Кулакија се наоѓа на самата утока на реката Вардар), примерите со нарушена конгруенција се скоро регуларни: а ло́шо измика́р - тешкови́т (271);- исправе́јтисте па́тот Господи́ново (252); - о́ти не́ гу зна́јат на чу́здото гла́с (319); - ти си Господи́нов Си́н, ти си ца́р Израи́лско; или Ма́рија и прибра́ а́рнуто де́л (328); - ут ме́н прикална́ти на ве́шн'ово о́гин.

Дека маркираноста на родовите опозиции во овој говор е посебно нарушена ни укажуваат и обратните примери - со именка од среден се јавува одредница од машки род: виде́а мла́д де́тинце ; - да му бе́ши стра́х и чу́до голе́м; - виде́ле гуле́м ви́делo; - а виде́ не́бито отворе́н (309). Нешто повеќе, имено во овој говор освен што се мешаат машки и среден род има и случаи, што претставува реткост за соседните говори, во кои е засегнат и женскиот,конкретно атрибутот од среден род ја маркира именката од женски: верува́ле на не́го, за́рди же́нцкото прика́зна; буна́р што да и́ма во́да соле́но; ки ти да́диши во́да жи́во; а има и примери во кои именката во женски род е определена со атрибут во машки: ца́рштината небе́син (265).

5.8. За проучувањата на историската дијалектологија топонимискиот материјал се покажува од извонредно значење, бидејќи во него како да се отсликани различните процеси од постари или понови еволутивни фази од развојот на дијалектите. Следењето на односниов материјал особено е корисно кога се во прашање говори коишто се изложени на различни влијанија, што произлегуваат од меѓусебните јазични контакти.

Проблемот што претставува предмет на нашево иследување - засегнатоста на категоријата род во југоисточните говори репрезентативно е одразен во микротопонимиската граѓа од односново подрачје. Со особена фреквентност и во голем број населени места срекаваме двочлени синтагми во кои именката е од машки, а атрибутот од среден род, сп.: Ристе́муфто Буна́р (Тремно - Кајларско), Ста́рто Ка́мен (Ранце - Кајларско), Сма́кна̄нто Бре́к (Крушаре - Еницевардарско), Вла́шкуто Гро́п (Бабјани - Еницевардарско), Ста́рто

Ја́вор, Жилизни́чко Па́т (Владово - Воденско), Глу́фто Ка́мен (Баровица - Гуменца), Де́дво И́звор (Емборе - Кајларско), Да́лбо́ко Трап (Баровица - Гуменца), Гуле́мто Бро́т (Кадиново - Еницевардарско).

5.8.1. Како и во говорниот јазик така и во топонимискиот материјал обратните примери (именката во среден, а атрибутот во машки род) се реткост; сп. топ.: Но́виот Ца-де́ (Тодорче - Меглен), исто така малубројни се синтагмите со именка во женски, а атрибутот во среден род: Маци́рско Махала́ (Неолјани - Серско), односно определбата во женски а именката во машки род: Тодо́рска Ла́с (Баово - Меглен), Песо́клива Пре́лок (Крушаре - Еницевардарско). Во синтагмата Све́та Ра́нѓел (Ошани - Мегленско) веројатно формата Све́та е добиена со наслон на именката 'црква'[7].

5.9. Во именската синтагма со редукција на одредниците на категоријата род истапуваат и броевите 'еден' и 'два'. Кај бројот 'еден' формата за среден род едно се обопштила и за машки, а кај 'два' формата за женски и среден род две се јавува и со именки од машки род. Проширената употреба на формата едно почесто се јавува во појужните говори, а обликот две релативно често се среќава на целото подрачје. Сп. примери од Еницевардарско (пункт Ѓупчево): адно́ мису́р па́лно; да не би́дат рудни́ни ни уд адно́ пуја́с; зеват адно́ сто́л, гу сиднуват зе́тут; адно́ шалва́р уд чи́ста ва́лна; му-ја кла́ваа на адно́ ди́сук; две́те пубра́тими си свал'уват; од Пазар (од спомнатава песна Банут - крал'ут): идно́ јуна́к да се јудбе́ре јут ва́зе; идно́то гра́д к'и би́де гра́да Софи́ја.

Крсте П.Мисирков кој потекнува имено од овие краишта (Еницевардарско) дури и во своите програмски написи не можел да се ослободи од својот говор, па му се поткраднале примери во кои родот е погрешно маркиран: на тија двата имијна (За македонцките работи, 107); уште: два важни собитија (Вардар, 32).

Во овие случаи кај Мисирков не нѐ изненадува погрешната употреба на родот, туку фактот дека опозицијата меѓу двата рода е анулирана за сметка на средниот, додека во говорот - а тоа го покажуваат и примерите - ја среќаваме имено формата за женски и среден род: две. Навистина проф. Б.Конески во материјалите од Верковиќ наведува два-три примери во кои формата два доаѓа во позиција за среден и женски род: двата деца; два работи, но нивната малубројност, во споредба со другите примери: две дена, две братќа, две месеци, две близнаци, две просици, две анѓели, две кораби и др.[8], јасно укажува дека се работи за маргиналност што би можела и да се занемари.

5.9.1. Во Кулакиското евангелие исто така среќаваме примери со обопштена употреба на формите едно и две: му да́ле на не́го ри́ба пиче́на идно́ де́л (260); - крај мо́рито Галиле́јцко, а виде́ две бра́тќа (263); - не мо́жи не́кој да рабо́ти измика́р на две́ а́ги, о́ти и́ли идно́то ки си милу́ва, а на дру́ѓут ки гу каскандиса (264); - виде́ идно́ чуве́к, шо бе́ши сле́п ут ка си роди́ (258); - виде́ две ка́ици ... фле́гал уф идно́ ка́ик (272); - на де́нут пу две́ гро́ши

(315). Како што рековме, измените на категоријата род во Кулакија се од таков карактер што дури тешко се востановува некаква системност, така покрај спомenатите синтагми од формата едно како одредница на именки од м. и с. род, среќаваме и обратни примери (иако многу поретки) - со проширена употреба на формата за машки род еден: некој да има сто офци, и да си загини иден ут них (262); - дујде на иден младо дети (268). Еве уште една потврда за спомнатава несистемност - употреба на формата идно какс определба на именка од ж.р.: и си чу шо беши уф идно кука (284).

5.9.2. Тенденцијата за нивелирање на родовата опозиција меѓу формата за машки род два и две за женски и среден род комплетно е изразена во кукушкото говорно подрачје: на-Срума имше две моста (Амбар Кој); - тоо Арапино имал две сарца (Грамадна); - два вола дунцеа (Алексово); од Дојранско: само две дена; - две листа т'итун (Патарос).

Во Воденско, како и во Солунско, со проширена употреба се јавуваат формите две и идно: адно умну чувек не праве лошо; - адну утипану маш на-земинта леже; - адну умрену којн ка паднал не станал; - две синови; исто така и во Гуменца: идно Вардар шо на-дел'а; - две апа них; - нашто дедо имал две сина; сп. уште примери од споменатите материјали од Верковиќ: најдели две корини смокви (28); - дојдоха и двете му синови; - извадили по две рогови (35) итн.

5.9.3. Зборувајќи за причините на ваквите инклинации во сложувањето на родот проф. Б.Конески истакнува: "Во случајов, во средина со изразита македонско-грчка двојазичност, природно ни се наметнува заклучокот дека промената станува под влијание на грчкиот, во кој единствената форма δυο иде со сите три рода"[9].

5.10. Кај личните заменки за 3.л.ед. најзабележливо изместување во системот се среќава во кратките заменски форми, имено овде, освен проширената употреба на кратката дативна форма за машки род му, присутна во јужните и во дел од централните говори (: му са-мол'ум на таа женичката), во Кулакија во формите на директниот предмет кратката заменска форма за женски род ја(а) многу често, скоро регуларно се јавува во синтагми со именки од машки и среден род: да ка си наближи, а фати носилото (273); - оти он а дражиши кесито (288); - пилато... а слуши воа лаф (293); - и јас а знам на Татко ми (299); и си а зел дети, го клал уф стрет; - а гледа валкот шо си иди на овцити (311); - и он а зел на негу уф рацити (313); - а фарлиле грипут (266); - напконта а пушти кат них неговото син (269); - дури а викале на татко му (248). Се случува дури ја(а) да ја маркира и множинската форма: а пушти и закла сити деца (306).

5.10.1. Кај показните заменки во кукушкиот и во дојранскиот говор за машки и среден род среќаваме една форма: то (тоо). Во пунктовите каде што се разликува формата 'ва' (за укажување на блиски предмети) ја среќаваме истата шема за упростен заменски систем - единствена форма

за машки и среден род: во́, во́о и за женски ва́, ва́а. Ретки се примерите, главно во Кулакија, според кои и опозицијата меѓу машки и женски род исто така се руши: не мо́жиши да зами́ни ут та́ па́т (265); - и се упули́ле на та́а ча́с (266); а на ва́ ча́с пуве́л'а... (266); - ту́ку за ва́ сфе́т, шо не му зна́јат но́мото (262).

Нерегуларност сре́каваме и во материјалите од Верковиќ, сп.: да го питаш до вечера тос самовил.

5.11. Кај посвојните заменки упростувањето на шемата на родот исто така е присутна нашироко во овие говори, но постојат ареални разлики. Имено во Гевгелиско (пункт Конско) формата за среден род многу често ја забележуваме како обопштена и за машки: мо́јто та́тко (де́до), тво́јто мира́к, во Гуменца сре́каваме аналогни случаи, а од Воденско (според В.Думев) се примерите: на́шчу учи́тел (е но́гу у́мин); - на́шчу чуве́к, од Пазар (од споменатата песна Банут - Крал'ут): да ми го бамладисиш мо́јту каба́ат.

Според материјалите од Верковиќ во јужната регија се наложила формата за машки род: јазе сам госпо́дин Коста́дин тво́ј љу́бов; - как ки видиш мој писмо, да проминиш приз мене.

5.11.1. Во Кулакија конгруенцијата, како што истакнавме неколку пати, е силно нарушена и таму паралелно егзистираат примери и од првиот и од вториот тип, сп.: та́тко,дај ми мо́јото дел (281); - не и по́гуле́м измика́рут ут а́гата не́гово (296); - и да ми слу́шат мо́јто гла́с (311); - и да сва́ршам не́гово́то ла́ф (258); - и о́фците му слу́шат не́гувуто глас (319); - шо па́ѓат ут со́фрата ут ни́н'ото стопа́н (272); - гу скри́х тфо́јто карагро́ш (271).

Заменската форма од среден род освен со именки од машки се јавува и со именки од женски род: гла́сут ут тфо́јту ра́дус (328); - да му имат мо́јо ра́дус (261); - де́ка ки види ва́шо сто́ка.

Како што рековме не се необични и примери во кои именката од среден е маркирана со заменка од машки род: а чуа́х на ни́х су и́мито сфо́ј (261); - така са расчуди́те ло́шо уф са́рцити ваш (284); - афе́ндо, про́сти ми на де́тито мо́ј (267).

5.11.2. Во југозападната регија од Долновардарско, во Воденско, кај посвојните заменки маркирањето на родот е засегнато до таа степен што се нивелира и разликата меѓу машкиот и женскиот род, таму - како што пишува Васил Думев, цит. раб., с. 54 - "Формата не́јн (не́јнă, не́јну) ја изместила заменката негуф-а, -у...: он бе́ше бугат чуве́к, ама не́јњут син (м. неговиот) из'де се́. Ма́ж'ту и утдилиа н'а́дна стра́на, не́јните же́ни на дру́га (м. нивните). Чурбаџиата нимал де́ца: не́јните рудни́ни му да́ле (м. неговите)...рудни́н'те на ба́б'та би́ле буга́ти: не́јните ло́зја, ба́шчи, гра́дини, ни́ви... нима́ле кра́ј (м. нивните)".

При дијалектните истражувања со преселници од Гуменца констатиравме дека посвојната заменска форма за женски род не́јн и во овој говор се јавува со проширена функција и ги маркира именките од машки род: (игуме́нот)

си имал не́јно куко́шки (м. негови). Во материјалите од Ѓупчево ваквите синтагми се јавуваат почесто: свадба́рут... си-ј пукану́ва си́те не́јни рудни́ни (м. негови); - да му па́лат па́ри... о́ти вӑрви низ не́јнто се́ло (м. нивното); - л'у́јто не́мат не́јно грӑп, не́мат не́јни ни́ви (м. нивен, нивни).

Пример од Кулакија: и су се̏ ра́зумут тво́ја (270). Овде може да се спомене и синтагмата од неопределената заменска форма некоа со именка од м.р.: умија́са кату не́коа чсве́к цӑр (263); сп. уште и: и си лику́ваши се́кој бол'ка и се́кој тижа́ва на л'у́дите (264).

5.11.3. Прегледот на измените на категоријата род кај именските зборови ќе го завршиме со примери во кои членската морфема за машки се јавува со именки од женски и среден род: му се за́пре кра́фот ут не́а (Кулакија, 276); - и ли́цот му бе́ши кату здра́к (289); - и си разми́ни на́при на них ли́цот му (мн.); сп. и: и са ла́скаши не́гоуто ли́ц кату слӑнци (327).

5.12. Процесот на неутрализација на родовите разлики евидентен е и во глаголската фраза. Најсилно е изразен во нарушената конгруенција со л-партиципот. За разлика од другите случаи овде обопштувањето не оди на релација машки : среден, туку е засегнат и женскиот род. За илустрација ќе наведеме пример од Кулакија - субјектот во женски, а л-формата од машки род: ве́ли на не́а... : а́рно си ре́кал, шо не́маш мӑш, о́ти пе́т мӑжи има́л си (257); исто така и во материјалите од Верковиќ: и она отидел, гу бакна ранката. Од пунктот Висока (Солунско) З.Голомб наведува обратен пример - субјектот во машки, а л-партиципот во женски род: ре́кла. Тој, бидејќи немал увид во раширеноста на оваа појава и наслонувајќи се на искажувањето од М.Малецки[10], од подруг аспект ги разгледува случаите: си́лна а́скер, е́ндра град, то́ј му ре́кла, и истакнува: "Овдека работата е во мешањето на формите на ном. ед. м.р. со ном. ед. ж.р. во редот на придавките со основа на консонантска група... Од историска гледна точка овдека имаме работа со специјален развој на ном. синг. маск. кај оние придавки што имале на крајот тешка за изговор консонантска група и поради тоа по неа развиле вторичен "ер", што овозможил да се зачува таа група во неупростена состојба... Новонастанатиот "ер" во неакцентирана позиција се изедначил со неакцентираната наставка -а на ном. синг. фем.: оттаму доаѓа и идентичноста на формите за машки и женски род кај таквите придавки: мо́кра - м., ж., мо́кру - с.р.; - мӑндра - м., ж., мӑндру - с.р. Оваа појава многу посилно истапува во Сухо одошто во Висока. Таа не се ограничува на придавките, ами ги опфаќа и л-формите, на пр.: д'ӑдуту и р'е́кла (<reklъ)" (Македонски јазик, г.XIII-XIV, с.208).

5.12.1. На ова прашање се осврнал и С.Романски[11], тој задржувајќи се на заклучокот на Јордан Иванов[12] дека во случајот се работи за зачуван "ер" на крајот на зборот, со право се прашува: "ако ерот во случајот се задржал благодарејќи на тешкиот изговор на две или три согласки на крајот на зборот, тогаш зошто тоа се случува само кај

придавките, а не - при истите фонетски услови - и кај други видови зборови, на пр. кај именките." И навистина, наспрема синтагмите е́ндръ гра́т, мӑндръ чо́вӑк, во кои "се зачувал крајниот ер" од фонетски причини, во истите согласнички групи пак на крајот на зборот, тие се отклонуваат со вметнување на секундарниот "ер", начин познат и од др. говори: ве́тӑр (< вѣтръ), пе́кул (< пекль).

Натаму, С.Романски во споменативе случаи (е́ндра гра́т, мӑндра чо́вӑк) допушта остатоци од изговорот на ы во сложената форма на придавките и тоа го поткрепува со фактот дека во говорот на Висока ы се развил во а, и тоа не само во коренски слогови, туку и на крајот на зборот, пр. во множинските форми ко́зӑ (< козы), кра́вӑ (< кравы).

5.12.2. Сите споменати толкувања на односниве, навистина необични, случаи од Солунско имаат фонетски карактер. Обратно, нашите повеќегодишни истражувања на долновардарските говори ни даваат доволна основа вниманието да го свртиме кон морфолошкиот фактор.

Прво, реонот Богданско, во кој се наоѓаат селата чиј говор го преокупирал толку многу вниманието на славистите, долг период во минатото - сѐ до балканските војни (според Романски) претставувал изолиран македонски остров во еден поголем комплекс од турско население.

Второ, како што видовме синтагми од именски збороформи во машки и атрибутски одредници во женски род среќаваме и во други долновардарски говори, во кои ы не дава ӑ како во Богданско.

5.12.3. Што се однесува до нарушената конгруенција меѓу субјектот и л-партиципот, таа се јавува, во поодделните говори, и во други комбинации. Така во Кукушко и Дојранско за субјектот и од машки и од среден род се наложил, по правило, л-партиципот во формата за машки род. Сп. примери од Кукушко: накусу́ро Тўрчито избига́л ут Нима́нци, кундиса́л уф Але́ксуво; - то́о пите́лчито фати́л да кукури́ке; од Дојранско: ку́чӑто па сӑде́л, пўпата н'ӑ јаде́л; - то шо ин пӑја́л, зна́че пи́л'то, шо ин кажува́л, то ки би́де.

Во Дојранско во поограничен број примери, субјектот го среќаваме во женски, а л-формата во машки род: дујде́ла е́дна ѓу́пка и на мо́мата га нака́рал д-ин ле́гне на ску́то; - ут крива́то га шутна́л, така́ ѓу́пката на мо́мата.

Сепак, изгледа во глаголската фраза почести се примерите во кои се обопштува машкиот род кај л-партиципот и со субјект од среден род. Вакви примери наведува и С.Романски во работата за долновардарските говори: оти́шӑл де́тето; - де́тто не са чини́л ка́мин[13].

5.13. По односново разгледување на материјалите поврзани со проблемите околу категоријата род евидентно се наметнува заклучокот дека во југоисточните македонски говори е присутен стремежот за елиминација на родовите опозиции. Јасно е дека се работи за една комплексна појава чии први импулси доаѓаат од контактите со балканските несловенски јазици, а самородните причини (фонолошки)

можеле само да припомогнат, и да послужат како "катализатори што ја забрзуваат реакцијата".

5.13.1. Освен влијанието од редуцираната состојба на родовите опозиции изразени во аромански от, а пред сè во турскиот јазик, проф. Б.Конески укажува уште"на еден момент од меѓујазичкиот контакт што можел да игра определена улога при изборот на формата за ср. род кај атрибутивните зборови. Познато е дека во грчкиот јазик во ак. едн. една форма како καλὸ го претставува ср. така и м.род. Има случаи, а тие се потврдени и за сушко-височкиот говор во речникот на Малецки, кога формите на -о се позајмени од грчкиот не само за ср. ами и за м. род. Така среќаваме: afanu (αφαντος,η,ο) "невидлив", endopiu (εντοπιος, α, ο) "тукашен, тукашно"... Мислиме дека при изразита двојазичност, особено на оние луѓе во Солун и околните места што добивале повисоко образование во грчки училишта, овој грчки модел можел да придонесе за налагањето на формата на -о (ср. род.) кај придавките во македонските говори во овој регион"[14].

---

[1] В.: V.Oblak, Macedonische Studien, Wien 1896; P. Lavrov a J.Polívka, Lidové povídky jihomakedonské z rukopisů St. Verkovičových, v Praze, 1932; A.Mazon et A.Vaillant, L'évangéliaire de Kulakia, un parler slave du Bas - Vardar, Paris 1938; M.Małecki, Dwie gwary macedońskie, Sucho i Wisoka w Sołuńskiem, Część I, Texty, Kraków 1934, Część II, Słownik, Kraków 1936; Д.Мирчевъ, Бѣлѣжки по Кукушко-воденския говоръ, СбНУНК, XVIII, Софија, 1901; С.Романски, Долновардарскиятъ говоръ, МПр, VIII, 1932, кн. 1; В.Думевъ, Воденския говоръ МПр, XIII, 1943, кн. 3; Д.Ивановъ, Гевгелийскиятъ говоръ, Софија 1932; З.Голомб, Два македонски говора (на Сухо и Висока во Солунско), МЈ, XI-XII, кн. 1-2, XIII-XIV, кн. 1-2 и др.

[2] З.Голомб, Значењето на македонскиот јазик за балканистичките студии, Пристапни предавања, МАНУ, Скопје 1974.

[3] Од говорот на Пазар за илустрација се служевме со примерите од песната Банут - Кралут, објавена од К.П.Мисирков, препечатена во "Вардар" од Б.Ристовски, Скопје 1960. Материјалите од Ѓупчево (Еницевардарско) се позајмени од ракописна збирка на народни обичаи, собрани од Д.Угриновски.

[4] Примерите од пунктот Кулакија се извлечени од: A.Mazon et..., в.фуснота 1.

[5] В.Думевъ,цит. раб. с. 43-44.

[6] В.P.Lavrov a..., фуснота 1.

[7] За ова поопширно в. А.Поповски - К.Пеев, Дијалектните особености во македонската топонимија како одраз на меѓујазичните контакти, Втора југословенска ономастичка конференција, МАНУ, Скопје 1980. Примерите се земени од фондот на Институтот за македонски јазик (Дијалектолошко Ономастичко одделение).

[8] Б.Конески, Јазични белешки за приказните од Солунско од збирката на Верковиќ, Прилози, VII 1, МАНУ, Скопје 1982, с. 30.

[9] Б.Конески, в. фуснота 8, с. 30.

[10] M.Małecki, Drobiazgi z Macedonii. Jeszcze o rozwoju końcovego jero v gwarach Bogdańska, Lud. Słowianski, III, A.

[11] С.Романски, Мними остатъци отъ краесловенъ еръ, МПр, III, кн. 1, с. 30.

[12] J.Ivanov, Un parler bulgare archaique, Revue des études slaves, t. II, 1922, p. 86-.

[13] С.Романски, Долновардарскиятъ говоръ, МПр, VIII, 1932, кн. 1, с. 133.

[14] Б.Конески, цит. с. 32-33.

Зденка РИБАРОВА

# ГРЧКИТЕ СИНТАКСИЧКИ ЕЛЕМЕНТИ ВО ПАРИМЕЈНИКОТ И НИВНАТА ДИСТРИБУЦИЈА ВО ТЕКСТОТ

Грчкото влијание врз синтаксичката структура на стсл. јазик во сета негова многуобразност било досега предмет на бројни иследувања.[1]

Една од сферите во која што грчкиот јазик одиграл важна улога е неговото влијание врз релативната фреквенција на синонимните граматички средства, резултирајќи со промени на нивното место во јазичната структура и во нивното стилско вреднување.

Следењето на разликите во употребата на синонимните стсл. средства кои одговараат на иста грчка конструкција, освен друго, придонесе за откривање на некои специфичности на преведувачката техника на најстарите стсл. текстови, како и за утврдување на промените во текот на подоцнежната еволуција на текстовите.[2]

Синтаксичката структура на паримејникот не била предмет на специјални проучувања ни во постарите капитални трудови на Михајлов, Евсеев, Ралфс и Брандт, кои и денес остануваат основен извор на нашите знаења за структурата на паримејникот, како и за неговата еволуција и меѓусебните односи на текстовите, ниту пак во поновите истражувања.[3]

За основа на анализата ни послужи првенствено најстариот текст на Григорович од 12-13 век (Григ) во споредба со помладиот македонски текст на Лобковскиот (Хлудов) паримејник од 1294-1320 год. (Лобк),[4] уважувајќи при тоа постоењето на структурни разлики меѓу двата текста.

Досегашните текстолошки истражувања на структурата на паримејникот го утврдија неговиот општ состав од четири циклуси: I Рождество Христово, II триодски посен циклус, III цветен циклус, IV месецословски циклус, при што основата ја сочинуваат II и III циклус. Варијабилност и промени се јавуваат пред сè во составот на IV циклус.[5] Во најновите проучувања на Б. Стипчевиќ[6] се утврдија суштински разлики во структурата на цветниот циклус според кои таа воведува поделба на паримејниците во три групи: 1. текстови со цветен циклус проширен со неподвижните празници, 2. со непроширениот цветен циклус и 3. со додавање на празникот Преполовение кон непроширениот цветен циклус. Според оваа класификација Григ и Лобк, задржувајќи ја општата поделба на четири циклуси, спаѓаат во различни групи - Григ во првата, а Лобк во третата.

Од проучувањата на јазичните карактеристики на овие два текста е познато дека Григ најдобро ги чува особеностите на архетипот, макар што содржи и повеќе подоцнежни исправки, кои несистематски се внесени во текстот. Лобк пак поаѓа од ревидиран прототип според друг грчки текст, меѓутоа задржувајќи редица архаични особености од една страна, а од друга

страна, содржејќи некои понови појави поради поголемиот број преписи и самостојни промени.

Разгледувајќи ја употребата на некои карактеристични синтаксички конструкции оформени под грчко влијание, ќе ја проследиме нивната дистрибуција во одделни делови од текстот на паримејникот, имајќи го предвид нивниот соодност со соодветните словенски синонимни средства.

За грчката темпорална инфинитивна конструкција ἐν τῷ + инф. со голема доследност се употребува конструкцијата вънегда (поретко егда) + инф. во Григ и Лобк која е приближно два пати почеста од другите синонимни средства. Примерите се распоредени низ целиот текст. Спрема тоа, ситуацијата во паримејникот е слична како во Син. псалтир каде што исто така е вообичаена оваа грцизирана конструкција.[7]

Од синонимните конструкции најчесто се јавува зависната временска реченица со сврзникот егда или вънегда при што поретко текстовите се совпаѓаат: Is 37,38(II)[8] и вънегда кланѣше сѧ въ храмѣ асахаровꙗ Григ $45^{v}$ Лобк $73^{v}$ ἐν τῷ αὐτὸν προσκυνεῖν; Jon 2,8(II) егда исконъчѣваше сѧ ѿ мене дша моѣ Григ $82^{v}$ Лобк $123^{v}$ ἐν τῷ ἐκλείπειν ἀπ᾽ ἐμοῦ. Повеќе примери со временски реченици можеме да приведеме само од Лобк: Gen 9,14(II) егда ѡблачѣѫ ѡблакы на ѕемѧ Лобк 65 – егда ѡблачити ми Григ $39^{v}$ ἐν τῷ συννεφεῖν με; Job 38,4(II) где бѣ внегда ѡсновахь ѕемлѣ Лобк 114 – вънегда ѡсновати ми Григ 75 ἐν τῷ θεμελιοῦν με; Ez 37,13(II) внегда ѿврьѕѫ гробы вашѫ Лобк $119^{v}$ – вънегда ѿврѣсти ми Григ $79^{v}$ ἐν τῷ ἀνοῖξαι με; Pr 8,29(IV) внегда полагааше мировы(!) концѧ Лобк 157 – вънегда полагати морю оуcтрои свои Григ $103^{v}$ ἐν τῷ τιθέναι τῇ θαλάσσῃ ἀκριβασμὸν αὐτοῦ. Исто и на местата кои не можат да се споредат со Григ, во Лобк обично стои зависна временска реченица, сп. Zch 8,14(II=IV) ꙗегда прогнѣвашѫ мѧ ѿци ваши Лобк $17^{v}$=$166^{v}$, Григ 13 om., ἐν τῷ παροργίσαι με; Dn 10,9(IV) да егда ѹслышахь быхь ꙗко разврьсто лице имы и на ѕемли Лобк $149^{v}$ καὶ ἐν τῷ ἀκοῦσαί με.

Од другите синонимни конструкции познат е и преводот со апсолутен датив, сп. 4Rg 2,9(I) и бы҇с проꙗшедъшима има Григ 8 Лобк 10 καὶ ἐγένετο ἐν τῷ διαβῆναι αὐτοὺς, или со сврзникот ꙗко, сп. 3Rg 8,1(IV) бы҇с ꙗко сконьчѣ моиси Лобк $155^{v}$ καὶ ἐγένετο ἐν τῷ συντελέσαι кој во канонските ракописи е познат и почесто е употребуван во евангелието.[9]

Кај другите видови грчки темпорални инфинитиви грцизираните конструкции во Григ и Лобк се ретки. Тие најчесто се предаваат на ист начин како во најстарите стсл. текстови или со зависна временска реченица, или со глаголска именка. Грцизирана варијанта со инф. тука претставува исклучок, кој не се јавува за конструкцијата со μετά τὸ + инф., а за πρὸ τοῦ + инф. доаѓа само во паримијата Pr 8,22-30, испишана во Григ на Благовештение, а во Лобк на Обрезание, и која очигледно е самостојно оформена во двата текста (сп. го и примерот Pr 8,29 погоре): Pr 8,24-25(IV) прѣжде створениѣ ѕеми и прѣжде створениѣ безднъі и прѣжде потоуи істочникъі воднъіѧ прѣжде оутврьдити сѧ горамъ прѣжде въсѣхъ хлъмъ раждаетъ мѧ Григ 103 – прѣжде вѣкь ѡснова мѧ искони прѣжде ѕемлѣ не створи и прѣжде безднааго створениꙗ и прѣжде прити истоучникь водамь и прѣжде горамь ѹтврьдити сѧ и прѣжде всѣхь горь

раждаеть мѧ Лобк 157 πρὸ τοῦ αἰῶνος ἐθεμελίωσεν με ἐν ἀρχῇ πρὸ τοῦ τὴν γῆν ποιῆσαι καὶ πρὸ τοῦ τὰς ἀβύσσους ποιῆσαι πρὸ τοῦ προελθεῖν τὰς πηγὰς τῶν ὑδάτων πρὸ τοῦ ὄρη ἑδρασθῆναι πρὸ δὲ πάντων βουνῶν γεννᾷ με. Поради повторувањето на истата конструкција во непосредна близина употребата на инф. тука би можела да има и свое стилско оправдување.

Колебање се јавува во предавањето на конструкцијата πρὶν(ἤ) + инф.: Is 7,15(I) прѣжде даже не разоумѣете(=разоумѣти[10]) емѹ или изволити зла Григ 5 – прѣжде даже не разоумѣеть или изволит зла Лобк 6 πρὶν ἢ γνῶναι αὐτὸν ἢ προελέσθαι πονηρά; Is 8,4(I) зане прѣжде (даже не Лобк) разоумѣти штроуѧти Григ 5$^{v}$ Лобк 6$^{v}$ διότι πρὶν ἢ γνῶναι τὸ παιδίον; Ex 1,19 (II) прѣжде даже не внити къ нимъ бабамъ Григ 69$^{v}$ Лобк 105 πρὶν ἢ εἰσελθεῖν πρὸς αὐτὰς τὰς μαιας, наспрема послободниот превод во Григ и Лобк на пр. во 4Rg 2,9(I), Gn 27,4(II), Jl 3,4(III). Последниот пример што влегува во составот на 2 паримија во сабота по Педесетницата во Лобк се повторува и во составот на 3 паримија на месопуст додадена на самиот крај од ракописот и која тука се базира врз друг грчки текст. Меѓутоа, и во оваа верзија не доаѓа кон поизразита грцизација на синтаксичката структура. Сп. Jl 3,3-4 и дамъ чюдеса на небсе вышоуе и знамениѣ на земи низѹ и кровъ и шгнъ и коурениé дыма слнце шбратитъ сѧ въ тъмѫ и лоуна въ кръвъ прѣжде даже не приде днъ великоі и просвѣщеноі Григ 97$^{v}$–98 Лобк 144$^{v}$-дас бо чюдеса на нбси и на земи и кръвь шгньнѫ и парѫ дымнѫ слнце шбратит сѧ вь тмѫ и мсць вь кръвь прѣжде пришествиꙗ дни гнѣ великаго и страшнаго Лобк 169$^{v}$[11] καὶ δώσω τέρατα ἐν τῷ οὐρανῷ (+ ἄνω) καὶ (+σημεῖα) ἐπὶ τῆς γῆς (+κάτω) αἷμα καὶ πῦρ καὶ ἀτμίδα καπνοῦ ὁ ἥλιος μεταστραφήσεται εἰς σκότος καὶ ἡ σελήνη εἰς αἷμα πρὶν ἐλθεῖν τὴν ἡμέραν κυρίου τὴν μεγάλην καὶ ἐπιφανῆ.

Во согласност со грчкиот образец во Григ и Лобк се предаваат конструкциите ὥστε + инф. со ꙗко + инф. Исклучок претставува Gn 1,17(II) ꙗко свѣтило по земи Лобк 22$^{v}$ – ꙗко свꙗтити по земі Григ 16$^{v}$ ὥστε φαίνειν ἐπὶ τῆς γῆς. Конструкциите со инф. се добро застапени веќе во Супр,[12] додека послободниот превод особено е карактеристичен за најстарите евангелски текстови и за Клоц.[13]

Конструкцијата бꙑти въ + акуз. за соодветната грчка конструкција εἶναι εἰς + акуз. која обично се наведува меѓу неструктурните грцизми и сразмерно е ретка во најстарите стсл. текстови, во паримејникот е употребена речиси секаде кадешто имаше за тоа прилика. Поретко се среќаваат други начини на преводот, и тоа најчесто само во еден од текстовите. Сп. Is 1,14(II) бꙑсте мі до избꙑтка Григ 14$^{v}$ Лобк 19$^{v}$ ἐγενήθητε μοι εἰς πλησμονήν; Gn 9,15(II) и не бѫдетъ къ томоу вода потопнаꙗ Григ 39$^{v}$ – вода вь потопь Лобк 65 καὶ οὐκ ἔσται ἔτι τὸ ὕδωρ εἰς κατακλυσμόν; Jr 38,33(II) и бѫдѫ имъ бъ и ти бѫдѫтъ мнѣ въ люди Григ 90$^{v}$ – и бѫд имь вь бь и ты бѫдѫть мнѣ вь люди Лобк 134 καὶ ἔσομαι αὐτοῖς εἰς θεόν καὶ αὐτοί ἔσονται μοι εἰς λαόν; Zch 14,9(III) и бѫдє гь бь црь по всеи земи Лобк 141$^{v}$ – и бѫдетъ гдъ въ црꙗ по въсеи земи Григ 96$^{v}$ καὶ ἔσται Κύριος εἰς βασιλεία.

Дека првобитно оваа конструкција не морала да биде толку проширена во текстот, покажува примерот Is 66,24(II):

шгнъ ихъ не оугаснє и бѫдѫтъ вънъраждениє въсѣакои плъти Григ 64 καὶ ἔσονται εἰς ὅρασιν πάσῃ σαρκί. Во Лобк зборот вънъраждениє е погрешно декомпониран и преосмислен поради неразбирање, што се потврдува и со тоа дека покрај него е ставен и синонимот видѣниє така што читаме: бѫдѣ вь раждежениє и вь видѣниє всакои пльты Лобк 98^v.

Паримејникот ги познава и грцизираните конструкции со "членот" иже на местото на грчките конструкции со член пред адверб, предлошки израз, пред генитивот и пред инфинитивот. Паралелно со конструкцијата со иже без копула се употребува и преводот со партиципот од глаголот бъıти, најчесто за грчките конструкции со член во зависен падеж, поретко и во ном., каде што на конструкциите со иже им конкурира и преводот со испуштениот член. Нема големи разлики меѓу Григ и Лобк, меѓутоа речиси редовно се потврдува употребата на конструкцијата со иже во Лобк наспрема Григ, на пр. Dn 3,3(II) и м^у^теле велиі надъ властъми Григ 91 - и м^у^теле велици иже над властьми Лобк 134^v τύραννοι μεγάλοι οἱ ἐπ' ἐξουσιῶν; Ex 3,7(IV) страсти людии моихъ сѫщихъ въ егюптѣ Григ 103 - стр^с^ти людеи моихь иже вь егыптѣ Лобк 159^v τὴν κάκωσιν τοῦ λαοῦ μου τοῦ ἐν Αἰγύπτῳ. Слично и на местата од Лобк кои што не можат да се споредат со Григ, на пр.: Ez 43,27(IV) шлокавтоматы вашѫ иже кь сп^с^ению вашемоу Лобк 151 τὰ ὁλοκαυτώματα ὑμῶν καὶ τὰ τοῦ σωτηρίου; Ex 40,9(IV) и помажешы скынию и все еже в неи Лобк 155^v καὶ χρίσεις τὴν σκηνὴν καὶ πάντα τὰ ἐν αὐτῇ, но сепак не исклучиво, сп. Gn 14,17(III) и ц^р^ь сѫщыхь с нимь Лобк 142 καὶ τῶν βασιλέων τῶν μετ' αὐτοῦ.

Општо земено, употребата на грцизираните конструкции со иже во двата текста е поретка наспрема другите синонимни средства. Меѓутоа, само во посниот циклус можеме да зборуваме за јасно изразено преферирање на послободните преводи (односот е приближно 1:2 во Григ и Лобк).[14]

Изнесениот материјал покажува сразмерно голема единственост во употребата на разгледаните синтаксички средства во Григ и Лобк, макар што тие припаѓаат кон два различни типови текст. Заедничките места во рамките на разгледаните појави, и тоа како во однос на грцизираните конструкции, така и во однос на нивните словенски еквиваленти, приближно пет пати се почести од разликите, што може да упатува на нивните заеднички стари корени. Тоа најдобро доаѓа до израз во посниот циклус којшто го зафаќа најголемиот дел од паримејникот и во оние делови од цветниот циклус во кои двата текста можат да се споредуваат. Во другите делови овој однос не е толку јасно изразен. Од друга страна наведениот соодност, како и некои од погоре изнесените состојби не ја исклучуваат можноста дека еден дел од грцизираните конструкции во текстовите е одраз на извесна унификација во полза на синтаксичките калки. Разидувањата меѓу текстовите кои се релативно почести во првиот циклус, а особено во месецословот, можат да бидат една од индициите за поголема подложност на промени на овие делови од текстот во текот на нивниот самостоен развиток.

1 Сп. на пр. R. V e č e r k a, Vliv řečtiny na staroslověnštinu, LF 94, 1971, 129-151 со обимна библиографија на предметот.

2 На пр. O. G r ü n e n t h a l, Die Übersetzungstechnik der aksl. Evangelienübersetzungen, AslPh 31, 1910, 321-366, 507-528; 32, 1911, 1-48; K. H o r á l e k, Evangeliáře a čtveroevangelia, Praha 1954; R. V e č e r k a, K překladu stsl. evangelií z řečtiny, Slavia 24, 1955, 42-44; и с т и о т, Ke konkurenci vztažných vět a participií v staroslověnštině (Příspěvek k stylistickému hodnocení stsl. překladů z řečtiny), Sborník prací FFBU A 9, 1961, 35-46; E. B l á h o v á, Vznik homiletické části kodexu Supraslʼského, Palaeoslovenica, Praha 1971, 9-27; и с т а т а, Nejstarší staroslověnské homilie (Syntax a lexikon), Praha 1973.

3 В. К и а с, Положение исследования в области византийско-старославянского паримейника, Byzantinoslavica 16, 1955, 374-376; V. K y a s, Problém původního textu staroslověnského parimejníku, Palaeoslovenica, Praha 1971, 83-94; и с т и о т, Zur griechischen Vorlage des altkirchenslavischen Parömienbuches, Byzantinoslavica 46, 1985, 89-93; Б. С т и п ч е в и ћ (J о в а н о в и ћ), О српским паримејницима, Кирил Солунски II, Скопје 1970, 347-387; и с т а т а, Значај српских паримејника за текстолошко разврставање словенских преписа и реконструкцију првобитног ћирилометодског оригинала, Зборник историје књижевности 10, Београд 1976, 1-20.

4 При работата се служевме со фотокопиите што се чуваат во Институтот за македонски јазик во Скопје. За споредба со грчкиот текст го користевме изданието на A. R a h l f s, Septuaginta, Stuttgart 1952. Воедно ги имавме предвид и изданијата R. M. S t e i n i n g e r, Codex sancti Simeonis, Aug. Trevirorum 1856; Παροιμιάριον τουτέστι τῶν παροιμιῶν συναγογή I-II, ἐν Πετρουπόλει 1890, 1893.

5 Сп. A. R a h l f s, Die alttestamentlichen Lektionen der griechischen Kirche, Nachrichten vor den königlichen Gesellschaft der Wiss. zu Göttingen, Phil.-hist.Kl., Heft 1, 1915, 28-136.

6 Б. С т и п ч е в и ћ, Структура, историчност и поетика грчко-словенског паримејника, МАНУ Скопје, во печат (= реферат поднесен на научниот собир во Скопје 1985 год. посветен на 1100-годишнината од смртта на Методиј).

7 Сп. Е. Д о г р а м а д ж и е в а, За степента на гръцкото влияние върху старобългарския синтаксис, Славистичен сборник, София 1985, 128-129.

8 Со римската бројка во заграда се обележува во состав на кој циклус се наоѓа соодветната паримија.

9 Сп. J. K u r z, K otázce členu v jazycích slovanských, se zvláštním zřetelem k staroslověnštině, Byzantinoslavica 7, 1938, 281 сл.

10 Според Р. Б р а н д т, Григоровичев паримейник в сличении с другими паримейниками, Чтения ИОИДР, Москва 1894, 15.

11 Верзијата во Лобк 169$^{v}$ се совпаѓа со коментираниот превод, сп. Н. Л. Т у н и ц к и й, Книги XII малых пророков в древнеславянском переводе. I. Книги Осии, Иоиля, Амоса, Абдия и Ионы, Сергиев Посад 1918.

12 E. B l á h o v á, Vznik homiletické části kod. Supraslʼského, 18 овие конструкции ги наведува меѓу карактеристичните црти на архаичната група на преславските хомилии.

13 На пр. K. H o r á l e k, Evangeliáře a čtveroevangelia, 160 сл.; E. B l á h o v á, Nejstarší stsl. homilie, 24.

14 За состојбата во канонските ракописи в. кај R. V e č e r k a, Ke konkurenci vztažných vět a participií v staroslověnštině, особено с. 39-41.

Блаже РИСТОВСКИ

# МАКЕДОНСКАТА ОПШТЕСТВЕНА МИСЛА ВО ВТОРАТА ПОЛОВИНА НА XIX И ПОЧЕТОКОТ НА XX ВЕК

/во корелација со развитокот на славистиката и на општествената мисла кај соседните народи/

Развитокот на општествената мисла во Македонија во омеѓениов период оди паралелно со развитокот на националната свест и со ослободителната мисла кај Македонците, како и со интернационализирањето на "македонското прашање" - во балкански и во европски релации. Меѓународните мировни договори во Берлин /1878/ и во Букурешт /1913/ претставуваат меѓници не само во развитокот на македонската општествена мисла, туку и во македонската историја воопшто. Илинденскиот народен подвиг /1903/ само ја предвојува целината. Берлин во поволен историски момент ѝ ја врати Македонија на Турција, а Букурешт не само што конечно ѝ ја одзеде, туку ја санкционира и судбоносната поделба на македонскиот народ помеѓу соседните монархии.

1.

Периодот помеѓу двата најзначајни обида по револуционерен пат да се извојува националната слобода и држава /Кресненското и Илинденското востание/ претставува време на консолидација на македонската национална мисла, со хоризонтална и вертикална интеграција и со конечно духовно и физичко разграничување на Македонија од соседите. Овој период исто така се разграничува во два специфични развојни дела: во првиот /1878-1893/ се постигнува хомогенизација на националната интегративна свест и афирмација на националната мисла на внатрешен и на меѓународен план, додека во вториот /1893-1903/ во доминантен вид се афирмира политичко-државносната компонента на организираната македонска револуционерноослободителна свет - со дефинирање и почетна практична примена на македонската национална програма. Ако апсолвираме дека почетокот на 70-тите години на XIX век претставува клучна етапа во процесот на дефинирањето на македонскиот национален ентитет, па со тоа и во изградбата на националната програма; ако 1878 означува прокламација на револуционерното националноослободително движење што го промовира првото Национално собрание со Привремената влада на Македонија /1880/ и со кодификацијата на првиот Устав на предвидуваната македонска држава; ако кон крајот на 80-тите и почетокот на 90-тите години македонската национална мисла ги доживеа првите сериозни јавни судири на патот за својата легализација и афирмација на балканскиот и на европскиот простор, тогаш

1893 год. го обележа тајното организирање на револуционерното /внатрешно/ ослободително движење што врз основа на меѓународните акти ја обоснова концепцијата за македонската автономија, внимателно сообразувајќи се со реалните околности на внатрешен и на меѓународен план, па во Илинденското востание ја сублимира општествената свест во барањето слобода и самоуправа во автономна или самостојна држава, без поддршка и помош од соседите /дури и со многу пречки и тешкотии од нивна страна/, но со теоретски претпоставки и практични зафати што впечатливо ја возбудија и светската јавност.

Периодот пак од Илинден /1903/ до завојувачките балкански војни /1912-1913/ означи највисок дострел на македонската револуционерна ослободителна мисла и акција, како пресудна етапа во национално-политичкото конституирање и меѓународно афирмирање што истовремено ги поттикна соседните монархии кон сопогодбено завојување на оваа тогашна турска европска провинција. Тоа дојде по историски релевантните манифестации на диференцираната национална свест и изразениот општонароден патриотизам што најавуваше парализирање и отстранување на туѓите национални пропаганди во Македонија што и со засилена четничка акција се обидоа да ги осигураат своите позиции. Надежите на Македонците, по неуспехот на реформаторските зафати на европските големи држави со Мирцштегската програма, се свртеа кон ревалската руско-англиска автономистичка спогодба за Македонија, но Младотурската револуција радикално ги предупреди тие меѓународни интервентни планови и се создаде ситуација кога балканските соседи од поделбата на сфери за влијание преминаа кон плановите за поделба на територии. И тоа беше прагот што завојувачите го преминаа врз основа на условената меѓусебна спогодба, чиј прв пункт беше кондиционално поставената автономија на Македонија што беше исклучена уште пред потпишувањето и на која никој не помисли ни по објавувањето на Првата балканска војна.

2.

При исклучената можност Турција да дозволи основање на уште една словенска православна црква во своите граници, но при достатно јасно најавената национална програма на Македонците што ја согледаа и егзархиските учители во Македонија[2] и бугарските национални дејци и журналисти во Цариград и Букурешт[3], што ја децидира самиот П.Р. Славејков[4] и ја насети дури и австриskиот солунски конзул[5], во екот на борбата за јазик, литература и црква со запазување на националната култура. Разловечкото востание /1876/ само го нагласи развитокот на националната свест во Македонија, а Руско-турската војна /1977-1878/ отвори пореални перспективи за реализација на македонската програма. Санстефанскиот прелиминарен договор наиде на двоен одглас во народот: од една страна, донесе разочарување што македонскиот народ е вклучен во претпоставуваната голема држава на Балканот под бугарско име, но, од друга, ја оживеа старата надеж на Македонците дека рускиот цар ќе им обезбеди барем дуалистичка, можеби и федеративна држава, во духот на решенијата на Ца-

риградската конференција /1877/, па Македонија да стане "слободна кралевина" или "република" - под непосредниот протекторат на Русија. Архивските истражувања потврдуваат дека и варијантава се разгледувала во Петербург, како врпочем и во Виена и Будимпешта[6].

Затоа, кога со Берлинскиот договор беше создадено вазалното Бугарско Кнежество, но и автономната Источна Румелија, а Македонија ѝ беше вратена на Турција со недостатно јасно дефинирана иднина, избувна до тогаш најголемиот оружен отпор во Македонија - Кресненското македонско востание /1878-1879/.

Додека во Кресненското востание новата буграска држава, со помошта и на руските власти, ги вложи сите напори за да го оневозможи самостојниот развиток на движењето[7], во востаничкото движење во Кумановско, Кривопаланечко и Кратовско таа улога ја презеде соседната Србија[8]. Тоа соперништво фатално се одрази и врз обединувањето на сите македонски оружени сили во единствена борба за слобода и автономија. Тоа особено релјефно се гледа во акциите на грчката влада за обезбедување сфери за влијание и перспективи за поделба на територијата на тогашната Европска Турција. Токму тоа ги натера Македонците да работат тајно од соседните пропаганди, па доаѓа до свикувањето на Националното собрание на Македонија и до формирањето на Привремената влада на Македонија /1880/, за коешто беа информирани и претставниците на европските големи држави[9]. Истовремено, борците од Руско-турската војна и од Кресненското востание, заедно со македонската емиграција во Бугарија, формираа во Русе, а потоа во Софија, една Македонска лига, која во посебен Мемоар и во многу други прокламации, апели и други документи ја извести македонската и европската јавност дека имала крупни воени сили во Пирин Планина, дека формирала Привремена влада на Македонија и дека изработила Органски устав и Воена инструкција од 264 параграфа /1880/, сè под паролата "Слобода за Македонија или смрт"[10]. Ова движење фатило подлабоки корени и се заканувало да ја разбранува цела Македонија, но нему мошне остро му се спротиставува бугарската власт, особено по потпишувањето на протоколот кон сојузниот договор на Русија, Австро-Унгарија и Германија /1881/, кога и самата Русија застанува против македонското ослобододително движење.

3.

Во такви околности започнува самоорганизирањето на Македонците во разни друштва и комитети, првин јавно, а потоа главно тајно. Првото Македонско благотворно друштво е организирано во Софија /1881/. Веднаш се почувствувале пречките од надлежните власти. По две години В. Дијамандиев основал друго /1883/, па следната година и трето /1884/[11]. Но властите парираат со свое друштво за Македонците /1884/[12]. Компромисите беа низбежни. Во Русе на 27.XII 1884 год. е основано Бугарско-македонското друштво "Александар Македонски"[13], кое исто така наскоро е разбиено. Истовремено во Софија македонската емиграција го формира Друштвото "Македонски глас" што почнува да издава и истоимен весник, а се

создаваат поголема мрежа филијали по другите центри на македонската емиграција во Бугарија.[14] Соединувањето на Источна Румелија со Кнежевството Бугарија и Српско-бугарската војна создава нови околности. Настанува Тајниот македонски комитет во Софија што воспоставува врска и со Србија.[15]

Во Македонија се развива едно мошне силно антиегзархиско движење, со барање сопствена црква, просвета и самоуправа. Тоа ги одушевува општините и учителите, но истовремено се засилува и дејноста на туѓите националистички пропаганди во Македонија. Се поведува бучна "етнографска расправија" во словенскиот и балканскиот печат околу јазикот, фолклорот, историјата и народноста на Македонците. Зборникот на рускиот конзул Јастребов /1886/[16] се обидува да внесе нова аргументација. Но гледајќи ја и проучувајќи ја на теренот состојбата на развитокот во Македонија, младиот руски славист /Бугарин од Бесарабија/ П.Д. Драганов по 1887 год. ги поставува основите на македонистиката во Русија, објавувајќи низа студии и статии во рускиот печат за културно-националниот индивидуалитет на македонскиот народ, градејќи ги своите тези врз фоклорот, етнографијата, јазикот, историјата и народносната свест на Македонците.[17] Истовремено овие тези беа поткрепени од истакнатите слависти И.А.Бодуен де Куртена,[18] Л.Г.Мазинг,[19] Н.Н.Дурново[20] и други, а се појави и брошурата на К.Хрон за народноста на Македонските Словени.[21] Интензивно се проучуваше македонскиот јазик и фолклор.[22] Илјадагодишнината од смрта на Методија Солунски /1885/ уште повеќе ги насочи погледите на славистиката кон Македонија.

Притиснати од пропагандите и од интересите на големите држави, Македонците тешко наоѓаа сојузници. Се обидоа да издаваат свој весник[23] и да го воведат својот јазик во црквата и училиштето,[24] но средствата на пропагандите најдоа сојузник во законите на Турција и во стремежите на големите држави. Србија се обиде да го искористи "македонизмот",[25] како што направи и бугарската пропаганда порано,[26] но скоро согледа дека тој нож има две остри сечила.[27]

Уште веднаш по Кресненското востание Ѓ.М.Пулевски ја објави својата револуционерна поема "Самовила Македонска" и двете книшки на стихозбирката "Македонска песнарка" /1879/, но посебно значење имаше издавањето на првиот дел од неговата опширна граматика на македонскиот јазик "Слогница речовска" /1880/. За да ги собере силите сред емиграцијата, во 1888 год. тој основа Словеномакедонска книжевна дружина во Софија, но и таа скоро беше задушена од властите. Во ракопис му останаа и обемната Историја и бројните учебници. Зад него беа македонските средини, еснафството, свештенството.[28]

4.

Во 1888 год. К.Шахов во Русе почна да го издава својот весник "Македония".[29] За да има поголема македонска база, тој се префрли во Софија и на 19.VI 1889 год. свика големо собрание на Македонците во хотелот "Конкордија", каде што со романтичарски занес се зборува за македонската историја и култура од Александра Македонски наваму и се избира Редакционен комитет во весникот.[30] Но нападот од официозот "Свобода" беше неочекувано жесток.[31] Не беше подобро пресретнато ни Македонското еснафско друштво во Пловдив.[32]

Токму во тоа време настанува најголемото бранување меѓу македонските ученици и студенти избегани од егзархиските гимназии во Македонија и запишани на школување во Белград. Тоа е моментот кога и српската пропаганда почна да ги печати "македонските" учебници и списанија за да ја придобие наклоноста на македонската млада интелигенција. Но бидејќи не им биле исполнети ветувањата, македонските ученици се откажаа од гостопримството во Србија и, по спогодбата со бугарскиот дипломатски претставник во Белград, манифестативно ја напуштаат српската престолнина и заминуваат во Софија. Меѓутоа, уште на следниот ден тие сознаваат дека и овојпат се измамени, па настапуваат нови бегства назад во Србија или во Македонија. Тоа беше генерацијата на Груев, Попарсов, Мисирков и Чуповски што на своите плешки ќе го носи македонското националноослободително движење во наредните две децении.[33]

Уште во 189о год. избеганите студенти од Белград организирале во Софија едно "тајно друштво" за "ослободувањето на Македонија од Турците"[34] што се обидува и во печатот да ги пласира своите идеи.[35] Но бугарските власти го искористуваат убиството на министерот Белчев и под обвинение дека биле социјалисти, ги апсат организаторите на друштвото и го растураат ова важно јадро /1891/.[36] Веднаш потоа некои од овие млади интелектуалци, заедно со К. Шахов и други Македонци во Софија, ја основаат Младата македонска книжовна дружина што од јануари 1892 год. почнува да го издава и својот орган сп. "Лоза", по коешто и движењето го добива своето име /"лозарско"/. Тоа предизвика дотогаш најсилен аларм кај бугарските власти и дојде најжестокиот напад против изразениот "македонски национален сепаратизам". Списанието, печатено на еден македонизиран јазик и со "македонски" правопис, мораше да престане да излегува, а членовите на Дружината беа брутално прогонувани.[37] Таа ја доживеа судбината на Македонското читалиште /1889/,[38] на Македонската заемноспестовна каса /1889-189о и 1894/,[39] па и на Македонското друштво "Татковина" /189о-1894/[4о] во Софија и на Македонското акционерско спестовно друштво во Варна /1894/.[41] Имено тогаш /1893/ Македонците во Солун ја основаа Тајната македонско-одринска револуционерна организација,[42] во Софија настана Македонската социјалистичка група на В.Главинов,[43] во Белград беше образувано Македонското ученичко друштво "Вардар",[44] а во Букурешт[45] и потоа во Лондон беше конституиран Националниот комитет за автономија на Македонија и Албанија на Ст.Д.Македон.[46]

Како резултат на ова бурно раздвижување, во Софија беше создаден Врховниот македонски комитет /1894/, како орган на бугарскиот двор, што веднаш импровизира едно "востание" во Источна Македонија /1895/ со цел да прокламира бугарски карактер на македонското население.[47] Така е конституиран и "врховизмот" како специфична дејност во борбата против автохтоноста и самостојноста на македонското ослободително движење.[48]

5.

Општествените процеси сред македонскиот народ и емиграцијата добиваат поинтензивен и поливалентен развиток. Особено со пројавените интереси и на меѓународната и првенствено на словенската јавност. Не случајно уште во Словенскиот календар за 1890 год. на приложената етнографска карта на словенските народности Македонците беа изделени со посебна боја и со тоа беше направено првото меѓународно признание на националниот индивидуалитет, макар и само на словенско ниво. Излегувањето на "Македонско-словенскиот зборник" на П.Драганов /1894/ во руската престолнина уште повеќе ја истакна таа посебност и различност. Објавувањето на зборниците со народни умотворби од Македонија на К.Шапкарев, В.Икономов, Н.Тахов и др. и особено богатите записи на М.К.Цепенков во софискиот "Сборник за народни умотворения, наука и книжнина", внесоа нов импулс во интересот за македонскиот јазик и етнос, градејќи истовремено и една норма во писменото изразување. Се јавува и поетско творење во форма и под превезот на народното творештво.[49] "Македонскиот зговор" на В.Чернодрински со сценските текстови на македонскиот јазик задоволи една насушна потреба на историскиот момент.[50] Интелигенцијата што сè помасовно се школуваше во Бугарија, Србија и особено во Русија и во Западна Европа сè повеќе го свртуваше вниманието кон состојбите и перспективите на својот народ. Македонскиот јазик веќе се појави како посебен предмет на Петербуршкиот универзитет.[51] "Македонскиот Словен" К.П.Мисирков ја напиша и својата прва студија на родниот јазик /1900/,[52] станувајќи и член-основач на Тајниот македонско-одрински кружок во руската престолнина.[53] Чернодрински ја создаде новата Македонска театрална трупа "Скрб и утеха" и ја напечати драмата "Македонска крвава свадба",[54] а му се придружија и драмските текстови на Д.Хаџидинев,[55] А.Страшимиров и М.Цепенков.[56] Се афирмираше една "нова словенска литература".[57]

Идеите и задачите на внатрешното движење најдоа одѕив во Македонскиот клуб со читалиште во Белград и неговиот орган "Балкански гласник" /1902/.[58] Првпат беа најавени основите на македонскиот литературен јазик со фонетскиот правопис. Изгонетите од Србија македонски интелектуалци отидоа во Петербург и со тамошните Македонци на 28.X 1902 год. и официјално го основаа Македонското научно-литературно другарство[59] што во разновидни форми дејствуваше сè до Октомвриската револуција. Тука во таа Илинденска епоха беше постигнато новото признание на националната словенска посебност од страна на Петербуршкото словенско благотворно друштво[60] и првпат и официјално македонскиот јазик беше воведен во литературна употреба /со чл.12 од "Уставот" на Другарството/.[61] Тука беа дефинирани географско-етнографските граници на Македонија;[62] тука почнаа подготовките за еден македонско-бугарско-српско-руски речник[63] и беше создадена првата книга на современиот македонски литературен јазик и правопис,[64] а во пазувите на Другарството беше напечатено и првото научно-литературно списание на тој јазик и правопис[65] и се подготвуваа учебниците за предвидуваните македонски училишта што и писмено ги побараа самите Македонци.[66]

6.

Илинденското востание навистина "направи епоха" во македонската историја и ја издигна на највисоко ниво идејата за македонска држава што најде најрељефен израз и во народната песна.[67] За "македонското прашање" се заинтересира и Европа и се предвидоа и извесни реформи за Македонија.[68] Но тие беа непријателски пречекани од претендентите за оваа турска провинција. Се направија обиди за нови спогодби помеѓу Србија и Бугарија[69] за да се осуети македонската слобода. Дојде и "четничката акција" како надворешна оружена интервенција во Македонија.[70] И кога големите сили не успеаја да ги спроведат предвидените реформи, стана Ревалската средба на рускиот и англискиот суверен што резултираше со спогодба за "автономија на Македонија".[71] Меѓутоа, исплашени од таа перспектива за целоста на Турција, младотурците предвреме ја кренаа својата револуција /токму во Македонија/ и ги осуетија конечно реформите. Настапи период на легално дејствување на пропагандите во борбата за поделба не само на сферите за влијание, туку и на територијата на Македонија. Спогодбите на Балканскиот сојуз беа олеснети, а тој доведе до Првата балканска војна што го означи крајот на територијалниот и народниот интегритет на Македонија и ја услови новата фаза во македонскиот општествен развиток.

7.

Согледувајќи ги целите на завојувачите, Македонците веќе со децении ги вложуваа сите напори за осуетување на поделбата на земјата. Па и во 1912 год., пред започнувањето на војната, тие се обидоа да ја предупредат светската јавност за последиците од таквиот зафат.[72] Македонското научно-литературно другарство не успеа да отвори училишта на македонски јазик,[73] но ја алармира јавноста за намерите на "сојузниците". Преку Општомакедонската конференција во Велес /1912/ Другарството доби полномоштво за застапување на македонските национални интереси пред Европа[74] и беа објавени значајни историски документи /меморандуми, карта на Македонија, апели, декларации и сл./,[75] а списанието "Македонский голос /Македонски глас/" стана најавтентичен израз на македонските национални стремежи и идеали.[76] Меѓутоа, и покрај поддршката на македонската национална кауза од влијателни партии, организации и поединци од многу земји, по Втората балканска војна, со Букурешкиот мировен договор /1913/ македонскиот народ беше распнат на тројниот крст. Борбата за македонската слобода мораше да продолжи во новите историски реалности.

# Ф У С Н О Т И

1 Продолжение на темата: Б л а ж е  Р и с т о в с к и, Македонската општествена мисла во периодот на националната преродба /во корелација со развитокот на славистиката и општествената мисла кај соседните славенски народи/, во зб.: Реферати на македонските слависти за IX меѓународен славистички конгрес во Киев, Скопје, 1983, 145-159.В. и: Dr B l a ž e  R i s t o v s k i, Makedonska nacionalna misao /1878-19o3/, "Jugoslovenski istoriski časopis", XXII, 1-2, Beograd, 1987, 69-91.

2 "Български прѣгледъ", III, 7-8, София, 1897, 239, заб.1 и 244, заб.1; С т. К. С а л г а н д ж и е в ъ, Лични дѣла и спомени..., Пловдивъ, 19o6, 35-46; "Македоно-Одрински прѣгледъ", II, 33, София, 8.IV 19o7, 519.

3 "Денъ", I, 8, Цариградъ, 9.VI 1875, 7; I, 19, 16.VI 1875, 7; I, 21, 3o.VI 1875, 7; "Свобода", III, 14, Букурещъ, 3o.IX 1872, 112 и III, 15, 5.X 1872, 113; "Право", VII, 34, Цариградъ, 3o.X 1872, 3.

4 К и р и л  патриарх български, Екзарх Антим /1816-1888/, София, 1956, 542-545; "Разгледи", XIV, 5, Скопје, 1972, 561-566.

5 "Македонски прегледъ", I, 5-6, София, 1925, 114.

6 Д-р  Б л а ж е  Р и с т о в с к и, Македонскиот народ и македонската нација. Прилози за македонскиот културно-национален развиток, I, Скопје, 1983, 378-393.

7 Д-р И в а н  К а т а р џ и е в, Кресненското востание 1878, Скопје, 1978, 9o-97.

8 Д-р Љ у б и ш а  Д о к л е с т и ќ, Српско-македонските односи во XIX-иот век до 1897 година, Скопје, 1973, 144-157; К л и м е н т  Џ а м б а з о в с к и, Одборот за Стара Србија и Македонија и македонското прашање од 1877-1881 г., во зб.: Македонија во источната криза 1875-1881, МАНУ, Скопје, 1978, 341-344.

9 "Разгледи", XV, 1-2, 1973, 17o-184; XXIV, 5, 1982, 432-443; Х р и с т о  А н д о н о в - П о л ј а н с к и, Одбрани дела, II. Од македонската историја, Скопје, 1981, 384-4o9; Х р и с т о  А н д о н о в с к и, Привремената влада на Македонија /мај-јуни 188o/, во зб.: Македонија во Источната криза 1875-1881, 369-382.

1o К и р и л  патриарх български, Българската екзархия в Одринско и Македония след Освободителната война /1877-1878/, том първи /1878-1885/, книга първа, София, 1969, 458-466; К о н с т а н т и н  П а н д е в, Националноосвободителното движение в Македония и Одринско 1878-19o3, София, 1979, 4o-41; Д о й н о  Д о й н о в, Комитетите "Единство". Ролята и приносът им за съединението 1885, София, 1985, 288-291.

11 Д о й н о  Д о й н о в, цит.дело, 91-92.

12 К и р и л  патриарх български, Българската егзархия в Одринско и Македония..., I, 2, София, 197o, 518-519.

13 "Гласъ Македонски", II, 40, София, 19.XI 1895, 4.

14 "Гласъ Македонски", I, 15, 6.III 1894, 4 и II, 49, 19.XI 1895, 4; Кирил патриарх български, цит. дело, I,2, 519-526.

15 Д-р Климент Џамбазовски, Културно-општествените врски на Македонците со Србија во текот на XIX век, Скопје, 196о, 162-171; Д-р Љубиша Доклестиќ, цит. дело, 3о4-3о8.

16 И. С. Ястребовъ, Обычаи и пѣсни турецкихъ сербовь /в Призрѣнѣ, Ипекѣ, Моравѣ и Дибрѣ/, С. -Петербургъ, 1886 /II издание 1889/.

17 Д-р Блаже Ристовски, Петар Даниилович Драганов /1857-1928/, "Македонски фоклор", II, 3-4, Скопје, 1969, 495-528; истиот Македонскиот народ и македонската нација, I, 4о8-466; Гане Тодоровски, Страници за едно македонофилство, "Годишен зборник на Филозофскиот факултет", 22, Скопје, 197о, 167-19о.

18 Д-р Блаже Ристовски, Македонскиот народ и македонската нација, II, 1983, 395-4о6.

19 Р. Булатова, Леонгард Готтхильф Мазинг /1845-1936/, во зб.: Tartu ülikooli ajaloo küsimusi, I /TRÜ ajaloo komisjoni materjalid /, Tartu, 1975, 142-158; Р. В. Булатова, Первый исследователь языка македонских славян Л.Г.Мазинг /1845-1936/, "Македонски јазик", XXXII-XXXIII, Скопје, 1982, 63-73.

2о Бранко Панов, Николај Н. Дурново за македонското прашање, "Разгледи", X, 1о, 1968, 1177-1196; Д-р Блаже Ристовски, Димитрија Чуповски /1878-194о/ и Македонското научно-литературно другарство во Петроград. Прилози кон проучувањето на македонско-руските врски и развитокот на македонската национална мисла, I, Скопје, 1978, 276-277.

21 Карл Хрон, Народноста на Македонските Словени. Редакција и коментари: Д-р Христо Андонов-Полјански, Скопје, 1966.

22 Спиро Гулабчев, Един оглѣд по етнографіята на Македонія, Габрово, 1887; Гане Тодоровски, Претходниците на Мисирков, Скопје, 1968, 11-139; Д-р Блаже Ристовски, Македонскиот народ и македонската нација, I, 211-253, 416-466 и 564-59о.

23 Д-р Климе Џамбазовски, Неуспел обид за издавање на "Македонски лист" во Цариград во 1887 година, "Современост", XIV, 1о, Скопје, 1964, 1о62-1о67.

24 Д-р Блаже Ристовски, Крсте П. Мисирков /1874-1926/. Прилог кон проучувањето на развитокот на македонската национална мисла, Скопје, 1966, 46-63 и 1о6-126.

25 Д-р Климент Џамбазовски, цит. дело, 249; Д-р Блаже Ристовски, цит.дело, 46-63; Д-р Љубиша Доклестиќ, цит.дело, 347-37о; Трајко Стаматоски, Борба за македонски литературен јазик, Скопје, 1986, 1о3-116.

26 Харалампие Поленаковиќ, К.А.Шапкарев за своите учебници, "Годишен зборник на филозофскиот факултет", Скопје, 1963, 32о.

27 Јован М. Јовановић, О првом буквару за Србе у Турској, "Прилози за књижевност, језик, историју и фолклор", XIX, 1-2, Београд, 194о, 157; Д-р Блаже Ристовски, цит.тело, 717.

28 Блаже Конески, Кон македонската преродба. Македонските учебници од 19 век, второ издание, Скопје, 1959, 87-97; истиот, Македонскиот XIX век. Јазични и книжевно-историски прилози, Скопје, 1986, 210-230; Д-р Блаже Ристовски, Ѓорѓија М.Пулевски и неговите книшки "Самовила Македонска" и "Македонска песнарка", Библиотека на списанието "Македонски фолклор" 1, Скопје, 1973; истиот во : Ѓорѓија М. Пулевски, Одбрани страници, Скопје, 1973; истиот, Македонскиот народ и македонската нација, I, 3о5-393; истиот, Македонскиот фолклор и националната свест. Прилози за развитокот на македонската културно-национална мисла, II, Скопје, 1987, 43-59; Трајко Стаматоски, цит. дело, 83-93.

29 Гане Тодоровски, цит. дело, 95-127.

3о "Гласъ Македонски", II, 5, 23.XII 1894, I и II, 5о, 26.XI 1895, 3-4.

31 "Свобода", III, 274, София, 24.VI 1889, 3; III, 28о, 1.VII 1889, 3 и III, 282, 8.VII 1889, 4.

32 "Македония", I, 52, Руссе, 2.VI 1889, 98-99; "Свобода", III, 273, 7.VI 1889, 3 и IV, 385, 11.VIII 189о, 3.

33 Д-р Блаже Ристовски, Крсте П. Мисирков /1874-1926/..., 7о-1о6; истиот, Македонскиот народ и македонската нација, I, 512-547; Д-р Климент Џамбазовски, цит. дело, 189-197; зб.: Даме Груев /1871-19о6/. Истражување и материјали, Битола, 1981; зб.: Прилози за Даме Груев, Битола, 1983.

34 "Гласъ Македонски", II, 51, 3.XII 1895, 3-4; К. П. Мисирков, За македонцкитe работи, София, 19о3; Македония", XXIII, 9 /497/, София, 6.XI 191о, 4; Л.Милетичъ, Спомени на Дамянъ Груевъ, Борисъ Сарафовъ и Иванъ Гарвановъ, София, 1927, 7-8; Бюлетинъ", № 8, София, 19.VII 1919, 2; "Илюстрация Илинденъ", I, 1, София, 1927, 78.

35 "Македония, III, 7, 23.II 1891, 1-2; III, 9, 11.III 1891, 1-3.

36 "Гласъ Македонски", II, 51, 3.XII 1895, 4; "Македония", XXIII, 9 (497, 6.XI 191о, 4 /К. Шахов овде го наречува "Македонски централен комитет"); Илюстрация Илинденъ", I, 1, 1927, 78.

37 "Новини", II, 68, Цариградъ, 22.V 1892; II, 74, 12.VI 1892, 1; II, 77, 14.VI 1892, 1; "Зорница", XVI, 14, Цариградъ, 22.XI 1892, 3; XVI, 16, 1.XII 1892, 2; XVI, 17, 4.XII 1892, 2; XVI, 18, 17.XII 1892, 3; Д-р Блаже Ристовски, Македонскиот народ и македонската нација, I, 469-59о.

38 "Гласъ Македонски", II, 5, 23.XII 1894, 1 и II, 5о, 26.XI 1895, 4. Последната Млада македонска книжовна дружина во Софија отвора ново Македонско читалиште, каде што се организираат заседанијата и приредбите /"Право", I, 1, София, 12.XI 1894, 3, и I, 2, 18.XI 1894, 2/.

39 "Гласъ Македонски", II, 5, 23.XII 1894, 1 и II, 51, 3.XII 1895, 3; Македония", I, 1, Русе, 2о.I 19о2, 3;

40 "Гласъ Македонски", I, 11, 6.II 1894, 4; I, 12, 13.II 1894, 3-4; I, 17, 23.II 1894, 4; I, 20, 10.IV 1894, 4; I, 22, 23.IV 1894, 4; II, 5, 23.XII 1894, 2 и 4; II, 51, 3.XII 1895, 3; "Пиринъ-Планина", I, 1, Русе, 25.II 1894, 2; "Борба", I, 1, София, 20.III 19о5, 1-4; "Македония", XXIII, 9 /497/, 6.XI 1910, 4.

41 "Гласъ Македонски", I, 38, 14.VIII 1894, 1.

42 Историја на македонскиот народ, II, Скопје, 1969, 157-165; Д-р Димитар Димески, Македонското националноослободително движење во Битолскиот вилает /1893-1903/, Скопје, 1981, 137-147.

43 Д-р Данчо Зографски, Југословенските социјалисти за македонското прашање, Скопје, 1962, 7-6о; Д-р Орде Ивановски, Балканските социјалисти и македонското прашање од 9о-те години на XIX век до создавањето на Третата интернационала, Скопје, 1970, 66-70; Лазар Мојсов, Погледи во минатото блиско и далечно, Скопје, 1977, 99-103.

44 Д-р Блаже Ристовски, Крсте П. Мисирков /1874-1926/..., 126-136; истиот, Македонскиот народ и македонската нација, II, 9-23.

45 "Гласъ Македонски", I, 10, 30.I 1894, 4. По излегувањето на вториот број од в. "Albano-Makedonia" /6.I 1894/ издавачот Стефан Дамчев Македон беше изгонет од Романија и отиде во Лондон.

46 "L' Autonomie", I, 4, Londres, 1.VII 1902, 2.

47 Иван Катарџиев, Борба до победа, I. Пирин се буди и буни, Скопје, 1983, 434-474; Д-р Крсте Битоски, Македонија и Кнежевство Бугарија /1893-1903/, Скопје, 1977, 35-69.

48 Сметаме дека не ја одразуваат историската реалност некои истражувања во последно време /Манол Пандевски, Внатрешната македонска револуционерна организација и неоврховизмот (1904-1908), Скопје, 1983, 11-14/, бидејќи поимот "врховизам" ниту се појавил дури во 90-тите години на XIX век, ниту траел само до 1935 год., ниту пак можеме да зборуваме за "неоврховизам" во 1904-1908.

49 Д-р Блаже Ристовски, Појави и профили од македонската литературна историја. Прилози за развитокот на македонската културно-национална мисла, I, Скопје, 1982, 25-57; истиот, Македонскиот народ и македонската нација, I, 223-234; Гане Тодоровски, Трактати за сонцељубивите /Есеи и записи на македонски теми/, Скопје, 1974, 57-108; Д-р Блаже Ристовски, Македонскиот стих 1900-1944. Истражувања и материјали, I, Скопје, 1980, 5-16.

50 Александар Алексиев, Основоположници на македонската драмска литература, II дополнето издание, Скопје, 1976, 29-38.

51 Д-р Блаже Ристовски, Димитрија Чуповски /1878-1940/ и Македонското научно-литературно другарство во Петроград, I, 210.

52 Д-р Блаже Ристовски, Македонскиот народ и македонската нација, II, 214-234.

53 Д-р Блаже Ристовски, Крсте П. Мисирков /1874-1926/..., 159-186.

54 Александар Алексиев, цит. дело, 59-74.

55 Д-р Воислав Илиќ, Драмата "Револуционер" од Димо Хаџидинев, во зборникот од симпозиумот во рамките на Културно-научната манифестација "Дојрански ракувања" '87 /во печат/.

56 Марко К. Цепенков, Македонско народно творештво во десет книги, 10. Материјали, литературни творби. Редактирал Д-р Блаже Ристовски, Скопје, 1972, 259-299 и 386-391; Гане Тодоровски, За драмскиот обид на Марко Цепенков, "Разгледи", XIV, 2, 1972, 174-181.

57 Анд. Гавриловић, Пред четвртом књижевношћу, "Бранково коло", X, 17, Сремски Карловци, 29.IV 1904, 513-517.

58 Д-р Блаже Ристовски, Крсте П. Мисирков /1874-1926/..., 200-223; истиот, Димитрија Чуповски /1878-1940/..., I, 110-130.

59 Д-р Блаже Ристовски, Димитрија Чуповски /1878-1940/..., I, 137-142.

60 На истото место, I, 197, 199 и 202.

61 На истото место, I, 199 и 245.

62 На истото место, I, 202, и II, 271-283.

63 На истото место, I, 202 и II, 353-360.

64 К. П. Мисирков, За македонцките работи, София, 1903.

65 "Вардар", I, 1, Одеса, 1.IX 1905; Д-р Блаже Ристовски, "Вардар", научно-литературно и општествено-политичко списание на К. П. Мисирков, Скопје, 1966.

66 Д-р Блаже Ристовски, Димитрија Чуповски /1878-1940/..., I, 253 и 311-323.

67 Д-р Блаже Ристовски, Македонскиот фолклор и националната свест, I, 141-348.

68 Д-р Глигор Тодоровски, Реформите на големите европски сили во Македонија /1829-1909/, III. Жандармериските, финансиските и судските реформи во Македонија, Скопје, 1984; истиот, Србија и реформите во Македонија /од средината на XIX век до Младотурската револуција 1908/, Скопје, 1987, 141-221.

69 Хр. Силяновъ, Освободителнитѣ борби на Македония, II, София, 1943, 321-323.

70 Историја на македонскиот народ, II, 1969, 259-268; Д-р Глигор Тодоровски, Реформите на големите европски сили во Македонија /1829-1909/, III, 12-30; Д-р Блаже Ристовски, Македонскиот народ и македонската нација, II, 73-194.

71 Д-р Глигор Тодоровски, Реформите..., III, 331-337.

72 Д-р Блаже Ристовски, Димитрија Чуповски /1878-1940/..., II, 5-39.

73 На истото место, I, 32-33, 231-232 и 325-326.

74 На истото место, I, 40-67.

75 На истото место, II, 68-142; Блаже Ристовски, Наце Д. Димов /1876-1916/, МАНУ, Скопје, 1973.

76 Д-р Блаже Ристовски, Димитрија Чуповски /1878-1940/..., II, 157-226.

Лидија СЛАВЕСКА

## ЗНАЧЕЊЕТО НА ТЕКСТОЛОШКАТА СПОРЕДБА ПРИ ОПРЕДЕЛУВАЊЕТО НА РЕДАКЦИСКИТЕ ТИПОВИ ЈУЖНОСЛОВЕНСКИ ТРИОДИ

Со фактот што не е зачуван првобитниот текст на словенскиот триод, односно затоа што не располгаме со протограф временски близок со хронологијата на засведочените податоци во Пространото житие на Климент Охридски од архиепископот Теофилакт[1] се усложнува проблематиката околу одредувањето на првобитната редакција на јужнословенскиот триод. Поради тоа, при текстолошката анализа на триодните корпуси, со цел да се утврдат редакциските типови, ќе бидеме принудени да се потпреме на релативно помлади ракописи предимно од македонска јазична редакција. Тука пред сѐ ќе треба да се земат предвид оние ракописи во кои од аспект на структурата на службата (избор на песнопенија, редослед, отсуство или додавање на одделни прозни состави - причи, чтенија, упатства од уставот или цели служби и сл.) е регистрирана наједноставна служба за деновите од подвижниот круг на годината, односно за периодот од Неделата на митарот и фарисеот до Неделата на сите свети.

Во врска со утврдувањето на првобитната јужнословенска редакција на триодот се јавува и сериозното прашање околу првиот преведувач на овој химнографски зборник. Мислиме дека науката сѐ уште не го дала конечно својот одговор на ова прашање[2]. Своевремено, искажавме свое мислење за авторот на првобитниот словенски превод на триодот кое и по најновите истражувања не го менуваме битно. Бидејќи Климент, според податоците дадени во неговите житија, непосредно пред својата смрт го додал на словенскиот превод на триодот делот што недостасувал, логично е да се заклучи дека пред тоа веќе бил готов преводот на посниот триод до почеток на цветниот триод од Лазарева сабота до Томина недела. Очевидно е дека тој прв превод е направен за време на Моравската мисија на браќата Кирил и Методија. Може да се претпостави дека тој прв превод останал недовршен поради жестоките прогонувања на словенските просветители и нивните ученици во Моравија и Панонија. Кој го направил тој превод во Моравија, не се знае. Не е исклучено дека тоа можел и таму да го стори Климент и дека токму поради тоа сакал на крајот од својот живот да ја доврши големата литургиска работа што останала несвршена. Меѓутоа, и во тој случај ако Климент - во смисла на Теофилактовото сведочење - пред својата смрт го превел само преостанатиот дел на триодот по Томина недела, мораме да претпоставиме дека тој при тоа морал да направи редакција на целиот претходен првобитен

превод на првиот дел. При тоа, природно, требало да воведе некои нови песнопенија што настанале во времето меѓу Моравската мисија и моментот на неговата претсмртна работа, посебно прекрасните стихири на неговиот современик, византискиот цар Лав Мудри (+910 год.), пример Дрѣманием моудрымь. Од тоа гледиште, имаме потполно право, најстариот превод на словенскиот триод да го сметаме како Климентов триод[3]. Тука, секако, ќе треба да го спомнеме и Г. Попов кој, резимирајќи ги досегашните мислења, се обидува да даде свој одговор на ова прашање[4]. Пристапот на Попов е мошне продлабочен и студиозен, меѓутоа искажаните хипотези по ова прашање тешко ќе можат да се прифатат како конечни и целосни. Меѓудругото, веднаш ќе подвлечеме дека отсуството на податоци во Пространото Климентово житие од архиепископот Теофилакт Охридски за Климентовата книжевна дејност во Плиска не може да биде случајна и сигурно не се јавува како последица на "недостатъчната осведоменост на Климентовия житиеписец за извършеното през този период"[5]. Хронолошкиот тек на настаните за овој период од Климентовиот живот се внимателно проучени и меѓудругото постигната е општа согласност за краткотрајниот Климентов престој во Плиска. Имено, во 886 година во Белград дошле прогонетите Методиеви ученици Климент, Наум и Ангеларij, откаде бугарскиот управител набрзо ги испратил во Плиска[6]. Истата 886 година "Климент е заел учителското си място во Македония"[7], попрецизно, го започнал своето учителствување во Кутмичевица[8]. Во такви околности, тешко може да се мисли за постоењето на било какви и временски и физички можности, со оглед на преживеаните судбоносни тешки понижувања и прогонства, за продлабочена и пообемна творечка работа во која Климентовиот животописец не бил упатен. Од друга страна, Климентовиот животописец одлично ја познавал дејноста на Климент во Македонија, се разбира, пред сѐ зашто постоеле објективни можности за богата и разновидна активност. Уште повеќе, споменатото домислување за непознавање на Климентовата книжевна работа во Бугарија, од оваа или онаа причина, нема аргументирана подлога, барем во однос на Климентовата поврзаност со словенскиот триод, бидејќи, како што веќе подвлековме, составувачот на Климентовото житие забележал релевантни податоци токму за Климентовата работа врз овој литургиски зборник. Имено, довршувањето на делот што се пее од Томината надела до Педесетницата дословно е фиксиран како еден од претсмртните Климентови трудови. Поради тоа, тешко ќе може целосно да се прифати и констатацијата на Г. Попов дека новооткриениот оригинален словенски циклус на трипеснеци за постиот дел од триодот го прецизира, односно "уточнува" прашањето околу преводот на триодот, посочувајќи имплиците на Константин Преславски[9] како "основен исполнител" на преводот. Извесно дистанцирање и оградување од таквата констатација кај Г. Попов содржат евентуалните можности за учеството во преведувањето и на другите Кирило-Методиеви ученици, а пред сѐ на Климент Охридски. Се оди и пошироко со предлогот старословенскиот[10] превод на триодот да се третира како колективен труд на Кирило-Методиевите ученици[11]. Меѓутоа, од естетско-литературен аспект тешко може да се прифати една

ваква сугестија со оглед на поетските норми што произлегуваат од работата врз преводот - препевот на химнографскиот материјал создаван од најпознатите древни песнопевци на Исток и Запад[12].

Текстолошките споредби поврзани со триодите, ако се остави настрана исклучително сложениот и можеби неразрешлив проблем околу утврдувањето на основниот преведувач на триодниот текст, ќе треба да помогнат во реконструкција на протографот. Во однос на триодите во оваа етапа на научната анализа слободно може да се констатира дека не ни е познат точниот текст на првиот словенски превод. Исто така, мислиме дека сѐ уште не се разјаснети прецизно и односите меѓу различните редакции, како и евентуалното учество на Климент Охридски, Константин Преславски или на други личности од Кирило-Методиевата епоха во нивното создавање. Ова го подвлекуваме, затоа што и најповршното текстолошко споредување на зачуваните словенски триоди покажува големо разнообразие во составот на песнопенијата, нивниот распоред, а што е најважно, како што подвлекува и М. А. Момина[13], во разночтенијата на текстот, што, според неа, се јавуваат како резултат пред сѐ на разнообразието на грчките триоди. Ако се прифати такво појдовно становиште, ќе треба да се мисли дека уште во почетокот постоеле повеќе редакциски преводи на словенски триоди. Досегашните истражувања врз триодите сведочат за различен пристап и методологија на одделните научници што се занимавале со таа проблематика. Почитувајќи го просторот, ќе направиме краток осврт на досегашните резултати.

Првата класификација на словенските триоди ја предложил Карабинов според кого првобитниот словенски превод на триодот, но не целосно и во чист вид е претставен во следните ракописи: Шафариков[14], Орбелски[15], Погодин 40[16], Типографски 137[17], Синодален 319[18] и Софијски 84[19]. Најстар по состав и превод, според Карабинов, е Шафариковиот триод, посен и цветен, кој според распоредот го поврзува со третиот тип грчки триоди: самогласните и подобните се поставени најчесто по трипеснеците.

Како втор во хронолошкиот распоред Карабинов смета дека е Типографскиот 137, кој по својот план одговара на вториот тип грчки триоди. Во него има малку оригинални седални и подобни од Теодор Студит и Јосиф Песнописец.

Орбелскиот и Погодиновиот 40, го претставуваат третиот хронолошки тип полни триоди во кои се внесени паримии и делови од Студискиот црковен устав. Распоредот на материјалот одговара на четвртиот тип грчки триоди. Погодиновиот триод одВаја недела одговара на Евтимиевиот тип кој се јавува во Бугарија. Под редакторската контрола на патријархот Евтимие во времето на цар Иван Шипман направена е целосна ревизија на текстот кој е поделен на два дела: Посен триод до Лазарева сабота и Цветен триод од Страсната седмица до крајот на Педесетницата. Во посебна група Карабинов ги одделува триодите што се употребувале во Русија: Синодалниот 319 и Софискиот 84 (тука спаѓаат и повеќе стихири). Во нив службата тече до Ваја недела, а "дополнителните" подобни се

заменети со оригиналните подобни од Теодор и Јосиф. По својот план овие триоди одговараат на третиот грчки тип[20].

Инспирирана од фундаменталните проучувања на Карабинов врз историјата на Посниот триод, своевремено предложив поинаква класификација на јужнословенските триоди, која методолошки се потпира на структурата на службата и на нејзиниот развиток во зависност од промените во црковниот устав. Еволуцијата на словенскиот триод мислиме дека течела од кратката обична служба кон пошироката и покомпликувана служба со воведувањето на нови химнографски и други прозни текстови во редоследот на вечерната и утрената, односно со вклопувањето наполно нови служби поврзани со одредени кононизирани личности и празници (Јован Лествичник, Григорие Палама и др.). Во зависност од структурните промени, а врз основа на текстолошка споредба на повеќе ракописи, би можеле да се изделат четири основни редакциски типови на јужнословенски триоди при што во текстолошката анализа не е земен предвид Битолскиот триод[21]. Најстариот структурен тип е претставен во Посниот и Цветниот триод ЈАЗУ IVd 107[22] како и во Шафариковиот триод. Тој структурен тип има обична служба од минееен тип, со 4 стихири, без полиелеи и велико славословие. Во тие два ракописа има траги од најстариот превод покрај примерите од поновиот. Вториот структурен тип е претставен во Орбелскиот, Копитаревиот[23], Хлудовиот триод (№ 133)[24] и неколку други ракописни триоди од втората половина на XIII и почетокот на XIV век. Во тој тип е воведено велико славословие на крајот од утрената, поради што отпаѓаат утрените стиховни стихири. Истите стихири се преместуваат во другите делови од утрената и вечерната како дополнување или земена. Ракописите од тој тип се прилично еднообразни и ја продолжуваат традицијата на текстот, претставен во ЈАЗУ (IVd 107). Врз основа на редакцијата одразена во Орбелскиот триод, се изработува српската варијанта на Триодот од почетокот на XIV век. Таа варијанта е претставена во ЈАЗУ IVd 4[25]. Третиот структурен тип е претставен во ракописот на анагностот Георги од околу 1330 год.[26] и во триодот на Белградската народна библиотека од 1328 година[27]. Тука се внесени изводоци од Типикот за редоследот на полиелејната служба. Текстот ја продолжува традицијата на првобитната српска редакција од типот ЈАЗУ (IVd 4), а преку неа на одделни места се поврзува со Шафариковата верзија. Последниот структурен тип, во кој наоѓаме бденија со варијанти на мала и голема вечерна, литии, со синаксари по шестата песна на канонот, се појавува во третата четвртина на XIV век. Тој тип е застапен во многу ракописи од крајот на XIV до XV век.

М.А. Момина врз основа на разночитањата во преводот, потоа составот и редоследот на материјалот, како и делењето на циклусите на посен и цветен разликува 9 типови на словенски триоди. Во првиот тип спаѓаат Шафариковиот, триод F.п.I 68 од ГПБ, фрагментот од XI в. БАН 37 и триодот од НБКМ - Софија № 1157.

Како втор тип Момина го определува Битолскиот триод во кој се зачувани трипеснеците од Климент Студит, а распоредот на материјалот одговара на вториот тип грчки триоди.

Третиот тип го претставува рускиот ракопис Типографски 137, што е препишан од бугарски оригинал, одговара на вториот тип грчки триоди.

Четвртиот тип е претставен со ЈАЗУ IVd 107, кој е близок со Шафариковиот, но со прилично свои особености.

Петтиот тип е претставен од Синодалниот 319 и е означен како Гимовски, бидејќи се чува во ГИМ-Москва. тука спаѓаат и цела низа други ракописи што се соодветни на вториот тип грчки триоди.

Жеревненските фрагменти го претставуваат шестиот тип, бидејќи има своевиден избор и распоред на канонитe и трипеснеците, како и повеќе разночтенија.

Седмиот тип го сочинува голема група ракописи меѓу кои се Орбелски, Хлудов, Погодин 40, БАН 41 (единствен српски ракопис) и др. Материјалот е распореден според четвртиот тип грчки триоди.

Во осмиот тип се вбројуваат ракописите со исправената Евтимиева редакција од XIV век.

Деветтиот тип е регистриран во руските печатени изданија од XVII век[28].

Типолошката класификација на Г. Попов е направена според составот и распоредот на великопосните трипеснеци и четирипеснеци во циклусот на триодните служби, почнувајќи од понеделникот на првата недела на постот и заклучно со петокот од шестата недела на постот.

Во зависност од тоа Попов разликува 4 основни типови. Првиот тип (група) редовно, обично на прво место, има трипеснеци, односно четирипеснеци од Климент Студит, а потоа следат акростихувани трипеснеци (сабота-четирипеснец) од Константин Преславаки. Овој тип е претставен само во Битолскиот и Жеравненскиот триоди.

Вториот тип, според Попов, е претставен со повеќе ракописи меѓу кои се ЈАЗУ, Шафарик и др., во кои во првата седмица од постот се запишани трипеснеци од Јосиф Песнописец и акростихуваните трипеснеци на Константин Преславски. Меѓутоа, видливи се и одредени особености, но заеднички им се саботните четирипеснеци на Теодор Студит. Во истата група спаѓа и српската варијанта во која во саботните денови има акростихувани четирипесници од Константин Преславски.

Третата група (пр. Орбелски, Копитарев и др.) нема акростихувани трипеснеци од Константин Преславски, но има негдегоде негови четирипеснеци. Во овие триоди во средата и четвртокот од I-та седмица има трипеснеци од Климент Студит, а во другите денови од Јосиф Песнописец и Теодор Студит.

Последната, четврта група, ја сочинуваат само руски ракописи во кои насекаде се запишани само трипеснеци од Јосиф Песнописец и од Теодор Студит, а во саботите Теодоровите четирипеснеци[29].

Резимирајќи ги резултатите наведени во претходниот сублимиран преглед на досегашните редакциски-типолошки предлози, се наметнува заклучокот дека сè уште немаме дефинитивно општо прифатлива класификација. Оттука, се чини дека ќе треба методолошкиот пристап во натамошната работа да го насочиме кон комплексно текстолошко споредбено проучување во кое ќе бидат бездруго вградени сите досегашни научни сознанија.

Досегашните проучувања врз триодите како што гледаме, дадоа различни резултати и заклучоци за зачуваните триодни ракописи во повеќе рамништа, притоа, како што видовме беа применети повеќе методолошки принципи. Меѓутоа, охрабрува што и покрај основните разидувања во предложените класификации, сепак е присутно извесно надополнување и надоврзување. Тука треба да ги бараме условите за прецизирање на структурната типолошка класификација на триодните ракописи. Единствено преку податоците од таквата прецизна класификација на словенските триодни ракописи, како резултат од нивното споредбено целосно текстолошко проучување, ќе можат да се утврдат структурните елементи со оглед на сложеноста на разнообразието во изборот на химнографскиот материјал зачуван во различните делови од службите. На тој начин ќе се отворат оптимални можности за примена на тие податоци во областа на историјата на јазикот, при што ќе се квалифицираат многубројните разновидности и јазичните наслојки што се јавуваат како резултат на повеќекратните препишувања. Наполно е јасно дека без комплетно текстолошко проучување на триодите не ќе може да се утврди што заменил препишувачот или евентуално каде го променил редоследот на песнопенијата во текот на службата. Воедно ќе треба да се мисли дека се можни и повеќекратни замени со текот на времето. Впрочем, во ракописите што припаѓаат на ист структурен редакциски тип (според мојата класификација што ја споменав претходно) постојат извесни разлики во текстот што не се од таква природа за да се изделат во одделен редакциски тип, но се показателни за хронолошкиот приоритет на ракописите. Во таа смисла упатна е текстолошката споредба меѓу Битолскиот триод од една страна и ЈАЗУ и Шафариковиот триод од друга страна. Во споменатите триодни корпуси, ако се елиминираат помалите структурни разлики (разместувањето или замената на одделни песнопенија и сл.) условно, со оглед на редоследот и изборот на службите, кој во основа е ист во двете групи, очигледно се две редакциски верзии, но не само според изборот и распоредот на великопосните трипеснеци и четирипеснеци[30], туку и според изборот и редоследот на другите песнопенија во текот на службата за соодветниот ден. Приложената кратка текстолошка споредба на крајот, и само како извадок, јасно покажува дека ЈАЗУ и Шафарик припаѓаат на ист структурен тип, Битолскиот триод апсолутно сигурно ѝ припаѓа на друга типолошка редакција. Во правец на хипотезата искажана од Г. Попов може да се мисли дека Битолскиот и Жеравненскиот триод претставуваат евентуална преведувачка дејност на Константин Преславски во која била вградена неговата оригинална

авторска работа. Оттука следи заклучокот дека станува збор за друг редакциски тип. Во секој случај, досегашните проучувања упатуваат на заклучок дека споменатите два редакциски типа најверојатно се правени во различни книжевни центри При тоа, верзијата одразена во ЈАЗУ и Шафарик, што е многу релевантно и показателно, покасно широко се распространува и еволутивно се развива во повеќе зачувани подоцнежни јужнословенски преписи. Тој факт иманентно се вградува во богатата и секогаш жива Климентова традиција особено во Македонија и допушта со голема веројатност во овој редакциски тип да го бараме Климентовиот протограф.

Поради просторот не ја наведуваме осмата и деветтата песна, но истакнуваме дека ЈАЗУ и Шафарик го пазат истиот соодност на тропарите во осмата и деветтата песна. ЈАЗУ секогаш има по еден тропар помалку од Шафарик, а запишаните тропари во двата ракописа се наполно исти. Битолскиот триод во другите песни се разликува во тропарите и покрај согласувањето во одделните ирмоси. Распоредот иизборот на другите делови од службата во Битолскиот триод е наполно различна.

БЕЛЕШКИ

1 Се мисли конкретно на Теофилактовото кажување дека кон крајот на својот живот Климент го додал кон Триодот она што му "недостасувало", бидејќи тогаш го завршил делот што се пее од Томина недела до Педесетницата. Види А.Милев, Теофилакт. Климент Охридски, София 1955, 82.

2 Околу преведувачот на словенскиот триод особено се сериозни и ќе треба секако да се земат предвид искажувањата на И.Гошев, Светите братя Кирил и Методий. Год. Соф. унив., Богосл. фак., т. XV, 3, 1937/38, 1938, 63-65, но и спротивното мислење на Б.Чифлянов, Богослужбеният чин, преведен от св. братя Кирил и Методий в началото на Моравската им мисия. Славистички сборник, София 1973, 57-68.

3 Лидија Славева, За старословенскиот триод, Slovo br.22, Zagreb 1972, 93-116.

4 Види Г. Попов, Триодни произведения на Констатнин Преславски. Кирило-Методиевски студии, кн. 2, изд. на БАН, София 1985, 32-33.

5 Исто, 54.

6 По смртта на Методиј (6 април 885 г.), како што е познато, неговите ученици биле изложени на тешки измачувања и прогонства. Види Ал. Теодоров-Балан, Кирил и Методиј, т.I, София 1929, 126; А.Милев, ц.д., 47-65.

7 Види Е.Георгиев, Охридската книжовна школа, Зб. Климент Охридски 916-1966, 57.

8 Прецизни хронолошки пресметувања направил Л.Н.Туницкий, Св. Климент, епископ словенский. Его жизнь и просветительная деятельность, Сергиев Посад 1913, 151-155.

9 Конкретно за животот на Константин Преславски постојат скудни податоци и покрај напорот на повеќе научници да го осветлат ликот на овој значаен деец во историјата на општиот словенски развиток. Во дел од науката е познат како епископ Константин Бугарски, спор. Архимандрит Антоний, Епископ Константин Български и неговото учително евангелие, София 1942. Како Константин Брегалнички прв го идентификувал Х.Поленаковиќ, види Савремена македонска проза, у извору и преводу д-ра Харалампија Поленаковића, Београд 1951, 8.

10 Терминот "старословенски" наспроти на "старобугарски" што ги употребува Г.Попов мислиме дека е единствено прифатлив во однос на книжевното наследство што им припаѓа на сите словенски народи. За ова сериозно прашање особено види ги најновите ставови на Л.П.Жуковская, Ещё раз о старославянском языке (по поводу книг И.Тота и Р.М.Цейтлин), Изв. АНСССР, серия литературы и языка, том.46, №1, янв.-февр. 1987, 79-85 и В.М.Живов, Проблемы формирования русской редакции церковно-

славянского языка в начальном этапе (По поводу книги И.Тота "Русская редакция древнеболгарского языка в конце XI-начале XII вв".), Вопросы языкознания, АНСССР, №1, Москва, 1987, 46-65.

11 Г.Попов, Триодни произведения, 59.

12 Исцрпен преглед на најстарите триодни песнопенија и нивните автори сѐ до фиксирањето во печатените изданија - види И.Карабинов, Постная триодь. Исторический обзор её плана, состава, редакции и славянских переводов, СПб. 1910, 55-204.

13 М.А.Момина, Типы славянской триоди, язык и письменность среднеболгарского периода,Москва 1982, 104.

14 Шафариков триод од Ленинградската Публична библиотека F п1 74 (цитираме: Шафарик): Е. Э.Гранстрем, Описание русских и славянских пергаменны х рукописей. Рукописи русские, болгарские, молдавлахийские, сербские. Государственная Ордена трудового красного знамени Публичная библиотека имени М.Е. Салтыкова-Щедрина. Труды Отдела рукописей. Ленинград 1953, стр.80 со датум XII-XIII в., исто како што го датира и Н.Каринский, Образцы глаголицы . С-Петербург 1908, табл.13, а според него и Карабинов; спореди и: П.А.Лавров, Палеографическое обозрение кирилловского письма. Энциклопедия славянской филологии, 4/1, Петроград 1919, стр. 103, кој го поставува меѓу западните ракописи од XIII век. Тоа датирање го прифаќа и В. Мошин, Палеографски албум на јужнословенското кирилско писмо, Скопје 1966, табл. 27, но прецизира-во втората четвртина на XIII век.

15 Орбелски триод на Ленинградска Публична библиотека F п 1 102 (цитираме Орбелски; на овој ракопис му припаѓаат и фрагментите од колекцијата на Вјаземски CXXXIV - 4 и 10) види: Е. Э.Гранстрем, стр.80, 84 и 85 со датум XII-XIII век; П.А. Лавров, Палеографическое обозрение стр. 120, и Альбом снимков с Югославянских рукописей болгарского и сербского письма, Петроград 1916, табл. 21. го поставува Орбелскиот триод во XIII век; В. Мошин, Палеографски албум на јужнословенското кирилско писмо, Скопје 1966, бр. 49, втора половина на XIII век.

16 Погодинов триод бр. 40 од XIII век; се чува во Историскиот музеј - Москва.

17 Типографски триод бр. 137, руски од XII век; се чува во Историскиот музеј - Москва.

18 Синодален триод бр. 319, руски од XII век; се чува во Историскиот музеј - Москва.

19 Софиски триод бр. 84, руски од XIV; се чува во Ленинградската Публична библиотека.

20 Карабинов, 217-232.

21 Во тоа време не можевме да го добиеме овој ракопис. За ракописот види: Jordan Zaimov, The Kičevo Triodium (Cod. Sofia, VAN, 38), Also known as the Bitola triodium an old bulgarian manuskript from the XI-XII century . Tekst in transcription, Полата кънигописьнаIa Nijmegen, November 1984, № 10-11; види и Й. Иванов, Български старини изъ Македония , второ издание. София 1931, стр. 452-467; Х. Кодов, Опис на славянските ръкописи в библиотеката на Българската академия на науките, София 1969, стр. 62-75.

22 Македонскиот Посен и Цветен триод на Југославенска академија знаности и умјетности бр. IV d-107 (цитираме ЈАЗУ) прв го опишал V. Mošin, Ćirilski rukopisi Jugoslavenske akademije, knj. II. Zagreb 1952, repr. br. 3-4. В. Мошин го датира овој ракопис во првата третина на XIII век. Види и: Mošin, Ćirilski rukopisi Povijesnog muzeja Hrvatske i Kopitareve zbirke, Narodna biblioteka Srbije i Srpska književna zadruga. Beograd, T.I, str. 144-147.

23 Копитаров посен триод, македонски; 72; л., од средината на XIII век; се чува во Народната и универзитетска библиотека во Љубљана - Коп. бр. 9; види: Ильинский, Копитарова триодь XIII века Русский филологический вестник Т. IV, 1906, стр. 199-215; спор. и V. Mošin, Ćirilski rukopisi Povijesnog muzeja Hrvatske, T. I., str. 144-147 и T. II, repr. XI, кој го датира во средината на XIII век.

24 Хлудов триод бр. 133, втора половина на XIII век: М.В. Щепкина, Т. Н. Протасьева, Л. Ил. Костюхина. В. С. ГолыIшенко, Описание пергаменныIх рукописей Государственного Исторического музея. Часть II. Рукописи болгарские, сербские, молдавские. Археографический ежегодник для 1965 год. АН СССР, Москва 1966, стр. 277 и А. Попов, Описание рукописей и каталог книг церковной печати библиотеки А. И. Хлудова, Москва 1972, стр. 290, бр. 133.

25 Посен триод, српска редакција, ЈАЗУ IVd 4, Верковиќев, 151 л., пергамент од крајот на XIII и почетокот на XIV век.,(подврзан е заедно со Цветен триод од крајот на XIV и почетокот на XV век): Мошин ЈАЗУ, II бр. 149+ репр. 21; Д. Богдановиħ, Инвентар, № 1671, стр. 113.

26 Триодот на анагностот Георги од околу 1330 година, од рашка редакција, кој е пишуван на пергамент а кој содржи текст од првата половина на посен триод кој завршува со понеделникот од петтата недела на постот. Се чува во Архивот на ЈАЗУ.

27 Полн триод од 1328 год., на бившата БНБ бр. 437, 410 л. перг., српска редакција: Стојановиќ, Каталог бр. 261, стр. 75-78; Д. Богдановиħ, Инвентар, № 1672, стр. 114.

28 М. А. Момина, ТипыI славянской триоди, язык и письменность среднеболгарского периода, Москва 1982, стр.102-103; исто, ВопросыI классификации славянской Триоди. ТрудыI ОДРЛ,

XXXVII, 1983, 25-38.

29 Г. Попов, Триодните произведения, 71-73.

30 Како што прави Г. Попов, Триодни произведения, 71.

| ЈАЗУ IVа - 107 (л. 57') | ШАФАРИКОВ ТРИОД (л. 34) | БИТОЛСКИ ТРИОД |
| --- | --- | --- |
| В ПѢЬ ВЕ·НА ГИ ВЗВА· ПОЕЬ СТИ·ГЛА·А·ПО·В·Ш· | ВЪ ПО НЕ· ЗАУ·СТИ·ВЪСТО·ГЛ·Д·САМОГЛАСНО· | СТИ· ГЛ. |
| Все житие ми злѣ растоучихь ги· | Все житие ми скврьнно·злѣ растоучихъ пии(!) | Ѿче блгы всѣхь ꙗже ми дасть· |
| Вси радоно прѣчестнаго поста·мирнопроводаше | Вси радостно прѣчестнаго ти поста мимопро воденще· | Вь чьсти сновьства Ѿча блга· |
| Г·В·по·В·щь Ѻче блги все еже ми даси·м· | Оче блгъı все еже ми дастъ | |
| М Стимь мкомь лаше сѧ ѿ на· и ха пожщимь· | М Стьıмъ мнїкомъ м· | |
| В Все опванием се к тебѣ вьзлагж | В Вьсе оупьвание мое мое (!)къ тебѣ взлагаж· | |
| В ВТР· ЗАУ· Г·НЕ· СВ· ГЛА· А· | ВЪ ВТОРНИ·Г· НЕ·СВ·Г·А·ПО·КАМЕНИ ЗНА· | И· В· ЗАУТРА |
| Весело пошение холочбьци·приносаше днесь | Весело пошение холоубци проводаше дне· | Нне наченьше холюбци· третиж не стаго поста |
| | Инъ·Г·Г· по· да веселжте сѧ небесна· | М |
| Пошение веселаше· пѣние раужще | Пошениемь веселаше сѧ· и пѣниемъ веселаше сѧ | В |
| ТРЪПꙖ· ГЛА·А·ПѢ·В·ꙖЕРМУ·Віте и віте ꙗко азь есмь Бь· | ТРИШ·ГЛ·А·ПѢ·В·Видите вите ꙗко азъ есмь Бь· | В ВТО· Г· НЕ·ТРПѢ·ГА·А·ПѢ·В· Вите вите ꙗко азь есмь Бь· |
| | Въсъıнивь мѧ банеж (!) кршениꙗ прѣблагъı шць | Вь третие граджще· вздрьжаниꙗ течение· |
| Млрдь млтивь бжи ги· сжджи мнѣ правди сжъ· | Милостиве милостивь бжди Ги мнѣ·сжда сждомь. мнѣ· | Елико приближаем сѧ хе· мало постащ сѧ· |
| Сьвлѣньше злоскврънънж ризж· | Сьвльчше сѧ зло кьıзньнъıж ризж· | Альчж вьздрьжание· жжж примѣмь· |
| В Спи мѧ ꙗко спа рожьши· виж печаль мож· | Спси мѧ спа рожъшиа (!)·и вижъ печалъ мож· | В шбращам тѧ прустаꙗ |
| ꙖЕРМУ· ИНЬ·Г·Г·Ві и вите ꙗко азь ꙗесмъ | ЕРМО ИНЪ· Г· Г·видите вите ꙗко азъ есмъ Бь· | ИРМО· тѣже· Ви вите ꙗко· |
| Вите и вите ꙗко азь есмь Бь· ꙗеже спение вамь показа | Вите вите ꙗко азъ есмъ·еже спение всѣмъ пода | Се дне вси· припадѣмь плачжще сѧ· |
| Двдь спови сѧ· хлѣбь прѣдлагаемомь· при агарѣнинѣ | Давъı спови сѧ хлѣбомъ прѣдлагаемъıмъ при авиѳарѣ· | Илиꙗ пррк· прѣславнъı пощь сѧ· |
| Трцж прославимь ꙗединьствоу покланѣжще· | Велене(!)си Гн чꙗднаꙗ дꙗлати·ꙗко в ро вѣ безь снѣди· | Нощь мѧ постиже· прѣлютыхь грѣхь моихь |
| Вите ꙗко азь есмь· ꙗеже вь вишни присно· | Троицж прославимъ единъствоу покланѣжще сѧ· Вите вите ꙗко азъ есмъ·еже вь въıшни присно· | В Англи тѧ вси бце уставꙗ· |
| ПѢ·И·его же трепещѧть англи вои вси ꙗко творьца и га· | ПѢ· И· Г· А·его же трепещжть агглъсти вои въси· | ПѢ·И· |
| ЗАУ·СТИ·Г·З·ПО·В· | ВО ВТОРНИ·СТИ·ВЪСТО·ЗАУ· Г·З·самогласно | СВ· ГА·Г·да веселꙗт сѧ нбс |
| Сгрѣшихь исповѣдаж ти сѧ· блждни азь | Съгрѣшихъ Гн исповѣдаж·блждни азъ· | Пошениемь веселаше сѧ·пѣнимиꙗ роужще сѧ = на 2 ЈАЗУ-Шаф. |
| М Свѣтила мисльна ꙗависте сѧ· | М Свѣтила ꙗавишж сѧ мъıслънии· | ИНО· ГА· А·ПО·камени знаменано· |
| Ѡ Радо ти приносимь бце· | Б Ѻмири измолитвъı бце жизнь· | Весело пошение холюбци дне=на еден ЈАЗУ-Шаф |
| В ТР·ВЕ·НА ГИ ВЬЗВА·ПОЕЬ СТИ·ГЛА·В·ПО·В· | ВЪ ВТОРНИ ВЕ· СТИ ГЛА· В·ПО· | СТИ· ГЛ·И·В· |
| | | Оусьıнениꙗ испадохь блждни азь· |
| | | ГЛ· В· |
| | | Ѿца тѧ и творца·нарицати не смѣж Ги· |
| | | НОУ·Г·А·Вси радостно· |

Александар СПАСОВ

# МАКЕДОНСКО-РУСКИТЕ ЛИТЕРАТУРНИ ВРСКИ И ЗАЕМНОТО ПРЕВЕДУВАЊЕ ПО ВТОРАТА СВЕТСКА ВОЈНА

По Втората светска војна македонско-руските литературни врски добија нов поттик така што во голема мера се засилија. Тоа посебно се изрази во заемното преведување.

На Универзитетот "Кирил и Методиј" во Скопје повеќе студенти дипломираа - на групата за славистика - руски јазик и литература, додека на универзитетот во Москва филолози-слависти ги изучуваа македонскиот јазик и литературата. Од редовите на овие специјалисти и на писателите се регрутираа кадри што ги оствари македонско-руските литературни врски по Втората светска војна. Меѓу нив се редица познати научни работници, поети, прозаисти, литературни критичари.

Македонската ситуација на планот на одржувањето на литературните врски со Советскиот сојуз и посебно со Русија е составен дел од општата ситуација во Југославија во тој поглед. Познато е дека југословенско-советските литературни врски и во тие рамки заемното преведување по Втората светска војна мошне се интензивираа.

Проф. Радован Лалиќ 1969 г. пишува: "Додека во периодот меѓу двете војни се преведуваше само советската литература во Југославија, а за југословенските литератури во Советскиот сојуз се знаеше и пишуваше мошне малку, по Втората светска војна советскиот читател сериозно се запознава со југословенските писатели. Се преведуваат како постарите, така и современите југословенски писатели; некои дела се појавуваат во СССР набргу по излегувањето од печат во Југославија. Од посебно значење е дека сега во СССР се преведува и од македонски јазик, а не само од словенечки и српскохрватски, а делата на југословенските писатели се преведуваат не само на руски, туку и на другите советски јазици (на пр. украински). Тие преводи се резултат на засиленото интересирање кон југословенските литератури и обично се проследени со соодветни студии за нашите литератури, а и самите преводи често биле повод за нови статии и студии за југословнеските писатели и нивните дела. Во овој временски период на југословенските јазици (српскохрватски, словенечки и македонски) е преведен огромен број дела од советските писатели."[1]

Македонците како во минатото , така и во најново време од сфатливи причини (во прв ред поради многустраната поврзаност во културната сфера) покажувале континуирано голем интерес кон словенските литератури, од руската до лужичката.

Веќе во периодот меѓу двете светски војни првите претставници на современата македонска литература интензивно

се запознаваат со руската литература. Се читаат со забележлив интерес во прв ред Максим Горки и Владимир Мајаковски. Во тој поглед се издвојува примерот на основоположникот на современата македонска литература, бардот на социјалните и национални патила на македонскиот народ, Кочо Рацин (1908-1943). Кај поетот и борецот Коле Неделковски по неговото загинување 1941 г. во Софија се најдени стихозбирки од Пушкин и Лермонтов[2]. Во архивалиите на Блаже Конески, поет, лингвист, литературен историчар, преведувач, се сочувани преводи од Пушкин ("Роб" и "Споменик") и Горки ("Песна за соколот") направени 1940 и во почетокот на следната година[3].

Преведувањето на македонски од руската литература продолжува во првите години по ослободувањето. Некои од тие преводи се објавени уште во изданијата на Главниот штаб на НОВ и ПО за Македонија. Тоа се брошурите од Валентин Катаев и Венјамин Каверин. Тие се печатени како прва и втора книга од библиотеката "Народен војник" во 1944 г.[4]

Првите издавачки куќи во СРМ: "Државно книгоиздателство на Македонија", "Култура" меѓу своите изданија од 1945 до 1950 објавија поголем број дела од руски писатели (Максим Горки, М. Шолохов, Н. Гогољ, Н. Островски, Н. Серафимович, А. Чехов, К. Симонов, С. Маршак, М. Лермонтов, И. Тургенев, К. Паустовски, А. Пушкин, Е. Багрицки, Алексеј Толстој, и др.)[5].

Во следните години, од 1951 до најново време продолжува објавувањето на преводи од делата на руските писатели. Може да се смета дека од 1944 г. до денес во македонски превод како посебни книги од руската и советската литература се појавија над 400 изданија, што за нашите издавачки можности претставува импозантна бројка.

Познато е дека во СФРЈ постои необично богата и разновидна преведувачка дејност. Југословенските издавачи мошне ажурно и интензивно објавуваат преводи од сите литературни меридијани.Слична (се разбира, според објективните можности) е ситуацијата и во СРМ. Во тој контекст, големо внимание им е посветено на руската и другите советски литератури.

По Втората светска војна на македонски се преведени дела на руски писатели од XIX век и XX век, сè до автори што се појавија и афирмираа во последниве децении. Од некои писатели се преведени поедини дела, од други помали или пообемни избори, а не е мал и бројот на писателите од кои на македонски се печатени повеќетомни избрани дела.

Нашиов осврт ќе го започнеме токму со нив, држејќи се за хронологијата на нивниот живот, а не на редоследот на објавувањето на нивните дела во македонски превод.

Повеќетомни избори, односно собрани дела од руски писатели досега се печатени на македонски од А.С. Пушкин, Ф.М. Достоевски, Л.Н.Толстој, А.П. Чехов, А.М. Пешков - Максим Горки.

Одбраните дела на А. С. Пушкин се во пет тома (Издание на "Наша книга", Скопје 1986). Во нив е лириката на Пушкин, потоа сказни, поеми, следуваат: Евгениј Онегин, Повестите на Белкин, Пиковата дама, Дубровски, Капетановата ќерка. Треба да се наспомне дека некои од овие дела дотогаш во посебни изданија повеќе пати беа објавувани во Македонија, особено "Евгениј Онегин".

Скопска "Мисла" во 1971 г. објави во 20 тома романи од Ф.М. Достоевски: Бедни луѓе, Селото Степанчиково, Записи од мртвиот дом, Понижени и навредени, Злостор и казна, Идиот, Демони, Момче, Браќата Карамазови.

Избрани дела на Л.Н. Толстој во десет тома во 1985 г. доживеаја веќе трето издание (издавачи: "Македонска книга", "Мисла", "Култура"). Тие ги содржат: Детство, Воени раскази, Војна и мир, Ана Каренина, Смртта на Иван Илич, Воскресение.

Од А.П.Чехов објавени се одбрани дела во четири тома. Од нив три тома се раскази, а четвртиот ги содржи драмите: Иванов, Галеб, Вујко Вања, Вишнарник, Три сестри.

Одбраните дела на Максим Горки, инаку писател кој мошне често е преведуван на македонски, како во периодиката, така и во посебни изданија, се во пет тома. Во нив се застапени: раскази, Мајка, Детството, Меѓу луѓето, Моите универзитети, Сеќавања, Драми.

Од покрупните изданија ќе ги споменеме уште Избрани трудови од В. Белински (1976), стр. 426, како и делата на М. Шолохов: Разорана целина, Донски раскази и Тихиот Дон.-, потоа изданијата на поважните дела на М. Лермонтов, Н.В. Гогољ, И.С. Тургенев.

Секако ќе биде посебно интересно да се истакне дека по Втората светска војна се излезени две изданија во македонски превод на "Слово за походот Игорев", првото издание во 1960., а второто во 1987. Всушност на македонски досега има вкупно три изданија на "Слово за походот Игорев". Првиот превод, во 1863 г., е извршен од Рајко Жинзифов.

Од постарата класична руска литература, исто така, на македонски се преведени дела од М.А. Крилов и А. С. Грибоедов.

На македонски јазик богато е застапена и руската литература од нашиов век. Преведени се помали или пообемни избори од поезијата на А. Блок, В. Брјусов, Е. Багрицки, С. Есенин, В. Мајаковски, Б. Пастернак, Е. Винокуров, А. Вознесенски, Р. Рождественски, Б. Окуџава, и др. Од прозаистите се застапени: Ј. Олеша, И. Еренбург, И. Бабељ, М. Булгаков, В. Аксјонов, Л. Леонов, и др.

На крајот од овој кус преглед на преведените автори и дела од руски на македонски по Втората светска војна секако е важно да се укаже на фактот дека меѓу преведувачите се скоро сите најзначајни поети и прозаисти во Македонија, почнувајќи од Б. Конески, С.Јаневски, А. Шопов.

Важна улога во засилувањето на литературните врски и заемното преведување од руски на македонски по Втората светска војна имаат, покрај другите фактори, и многувековните, традиционални акции на овој план меѓу Русија и Македонија.

Зголемениот интерес во СССР кон југословенските литератури по Втората светска војна може да се илустрира и со податокот (од советски извор) дека од 1946 до 1986 г. на јазиците на народите во СССР се објавени 574 книги на југословенски писатели во тираж од 31,5 милиони примероци[6].

Во рамките на ваквиот пласман на југословенските литератури во СССР по Втората светска војна се вклучуваат и преводите од македонски на руски што ги среќаваме во периодичниот печат и во одделни изданија. Еден добар познавач на маке-

донската литература од СССР вели: "Што се однесува за преводите од македонски јазик можно е да се констатира дека делата на македонските писатели (вклучувајќи и одделни стихотворби) се огласија на руски, украински, естонски и други јазици (во СССР, заб. моја) над 250 пати"[7].

Нашата цел ќе биде во оваа прилика да ги наведеме само оние преводи од македонски на руски што се појавија во книги.

Најпрво ќе ги одбележиме изборите од одделни автори:

1. Кочо Рацин е застапен во книгата: Кочо Рацин, Белые зори. Фейерверк. Художественная литература, Москва 1982.

Преку ова издание поезијата на Рацина е целосно претставена, а опстојниот предговор на Ј. Бељаева го потврдува творечкиот лик на оваа маркантна појава на современата македонска литература.

2. Еден од најплодните и многустрани македонски писатели, водечки претставник на повоената македонска литература, Славко Јаневски, освен со поединични поетски и прозни творби што се објавувани во периодичкиот печат и во зборници, рускиот читател го знае и преку романот "И бол,и бес", Москва 1981.

3. Во оваа година се објавени и романите "Пустина" од Ѓорѓи Абаџиев и "Сребрени снегови" од Живко Чинго.

4. Од Блаже Конески, лингвист, литературен историчар, доаен на македонистиката, популарен и мошне преведуван поет на повеќе светски јазици во 1987 г. е објавен обемен избор на неговата поезија на руски јазик, кој ги опфаќа сите развојни фази на поетот.

5. Во посебна книга објавен е драмскиот триптихон на Горан Стефановски, составен од "Јане Задрогаз", "Диво месо" и "Лет во место". Книгава е излезена 1987 г.

6. Македонските писатели: поети, прозаисти и драмски автори редовно се застапувани во бројни зборници и антологии на југословенските литератури (на пр.: Поэты Югославии, 1977, Поэты современной Югославии, 1981, Повести и рассказы югославских писателей, 1959, Современная югославская новелла, 1965).

7. Меѓу разните антологии и зборници од југословенските литератури е и зборникот "Талый снег". Расказы македонских писателей, Москва 1965, стр. 351. Во зборников, составен од Д. Толовски, се вклучени раскази од 27 македонски раскажувачи, од Ѓ. Абаџиев до Ж. Чинго.

Во популаризацијата на македонската литература во руската средина учествувале филолози-слависти: Р. Усикова, Ј. Бељаева, Д. Толовски, и др. Од писателите, како преведувачи: Н. Асеев, Р. Рождественски, Л. Мартинов, како автори на предговори: Н. Огнев, А.Салински, и др.

По прегледувањето и анализата на претставените автори и дела од македонската литература, може да се констатира дека

1. во претставувањето се земени предвид автори од XX век,

2. изборот на авторите и делата, гледано во целина, е успешен,

3. придружните информации и коментари се засновани врз познавање на проблематиката и се во тек со најновите текови и сознанија.

4. една опстојна анализа ќе треба да даде конечна оцена на преводите, што, инаку, не е задача на овој реферат, но и едно првично нивно прегледување остава впечаток дека тие преводи се резултат на несомнен сериозен и стручен пристап.

5. останува сугестија: во иднина да се претстави поопстојно македонската литературна критика и драмска литература.

## БЕЛЕШКИ

1. Радован Лалић: Односи између совјетске књижевности и књижевности југословенских народа, VI Конгрес славистичких друштава Југославије, Будва 1969, стр. 11.
2. Волче Наумчевски: Последниот ден од животот на Коле Неделковски, "Нова Македонија" (забавен прилог), бр. 4050, 8 ноември 1957, стр. 1.
3. Александар Спасов: Два превода на Блаже Конески од поезијата на Александар С. Пушкин, Прилози, VI 2 - Одделение за лингвистика и литературна наука, МАНУ, Скопје 1981, стр. 101-104.
4. Ст. Лекоски, Прилог кон библиографијата на дела од руската и советската литература, објавени во СР Македонија од 1944-1984, Спектар, IV, 7, Скопје 1986, стр. 173.
5. Исто, стр. 173-177.
6. Податоци на Палатата на книгата на СССР.
7. Излагање на Ј. Бељаева на тема "Македонската литература во СССР. Преводи 1945-1987", одржано на XIV научна дискусија, август 1987, Охрид.

Трајко СТАМАТОСКИ

# НОВИ ТЕНДЕНЦИИ КАЈ ЛИЧНИТЕ ИМИЊА НА НЕКОИ ЈУЖНОСЛОВЕНСКИ НАРОДИ

Благодарејќи на современите средства за комуникација, како и на подигањето на општото образовно и културно ниво на народот, во последниве децении е во ек навлегување кај нас на голем број лични имиња својствени на разни европски народи. Овие имиња се шират многу брзо и нив ги прима и обичниот човек. Тие сега не се достојание само на повисоките општествени слоеви. Обичниот човек, благодарејќи на целокупната своја комуникација - на информативните и културните медиуми, на својот сè почест престој во странство по разни поводи (од екскурзии до привремена работа) и на контактите што ги остварува притоа-не е исклучен од овие струења. Личните имиња, бидејќи немаат значењска функција, лесно поминуваат од еден народ во друг, за нив не важат јазичните и верските граници.

Промена на антропономастиконот се вршела постојано и тоа под разновидни влијанија, најчесто екстралингвистички. Југословенските народи сега, за жал, без никакви ограничувања земаат лични имиња од други народи. Не е исклучено ова да го прават повеќе од другите европски народи. Додека во минатото црквата ги наложи календарските имиња, кај едни народи повеќе кај други помалку, и со тоа истисна добар дел од народниот, словенскиот именски репертоар донесен од прататковината или создаден во новите услови, сега европските лични имиња се преземаат по своја волја и истиснуваат дел и од народните и од календарските лични имиња. Ова е секако последица и од полната слобода во изборот на личното име што ја дава нашиот Закон за личното име. Навлегувањето на множество нови лични имиња се заканува да доведе до прилично голема смена на стариот именски репертоар.

Ова прашање е веќе третирано кај нас[1]. Се разгледуваше навлегувањето на т.н.модерни лични имиња, рушењето на традицијата во именувањето, а се укажуваше и на потребата од подобар вкус при изборот на личното име на своето потомство. Остануваше, меѓутоа, недоволно обработена другата страна на овој тренд, а имено разгледувањето како новите лични имиња функционираат во јазикот, до какви промени на јазичниот систем доаѓа со нивното безразборно преземање, бидејќи и за нив како посебен потсистем важат законите на јазикот.

Имаше обиди при тоа и за извесна класификација на личните имиња воопшто. Едни истражувачи изделуваа два "пласта": имиња од домашно и имиња од странско потекло, а други и три "вида": типични и најчести, традиционални до архаични и нови до модерни.

Денешните сознанија на нашата ономастичка наука, меѓутоа, ја затврдуваат поделбата на личните имиња на: народни, календарски и презсемени од разни народи. Во последнава група треба да се вклучат и новите имиња што настануваат самостојно, на своја почва.

Со ова актуелно прашање на југословенската антропономастика се занимаваа и познати југословенски ономастичари[2]. При тоа тие тргнуваа од состојбата на определена југословенска територија. Наше настојување е, меѓутоа, проблематиката да се разгледа во нејзината целокупност, на компаративна основа и врз пообемен материјал[3]. Во антропономастиката ваквите методи овозможуваат посигурни резултати.

Каква е најновата антропонимиска слика?

(1) Сè уште се чува добро проверениот жизнен фонд на стари лични имиња: општословенските на -слав и -мир - Радослав, Љубомир (особено кај Србите и Црногорците); изведените од нив или создадени по тие обрасци - Раде, Љубе; календарските - Климент, Никола, Павле. Овој фонд се чува, меѓу другото, и благодарејќи на сè уште сосем ненапуштената традиција во одделни средини да се пренесуваат имињата на дедото и бабата односно на некој поистакнат свој предок.

(2) Се обновуваат некои карактеристични имиња за одделен народ: кај Хрватите - Давор, Далибор, Дамир, Хрвое, кај Србите - Милош, Немања, Сава; кај Македонците - Богомил, Војдан, Деспина.

(3) Мотивите на настанувањето на новите лични имиња се најразлични. Најчесто се даваат лични имиња на популарни личности (на политиката, литературата, филмот, музиката - воопшто уметноста, спортот, науката), а и по свои посебни причини.

Само некои примери: Кенеди, Рузвелт, Сталин, Тито (политика); Дездемона, Ѓилда, Отело, Радамес (музика); Брижита, Линда, Сандокан, Силвана, Славица (филм); Рубенс (сликарство), Валентина, Тесла (наука)итн. За многу од ваквите лични имиња може дури да се определи точно датумот на настанувањето: Славица (во времето на прикажувањето на првиот повоен југословенски филм), Сандокан и Линда (во времето на прикажувањето на ТВ сериите "Сандокан" и "Династија"), Валентина (во времето на полетувањето на првата жена во космосот) итн.

Често се необјасниви личните имиња што настануваат по свои посебни причини: по сличноста на формата (фонетско-морфолошко поклопување) - Мерима по името на сестрата Мерита (Бања Лука), Благутин - по имињата на браќата Драгутин и Милутин (Метохиски Подгор)[4]; со задржување на делови од личните имиња на родителите - Фатмир (Фатима и Мирослав)[5]; непожелност на полот на детето - Несина 'не е син' и др.

На драго срце се земаат како лични имиња хидронимите. Сп. Бистрица, Радика, Струма (кај Македонците), Дрина со новиот дериват Дринчи (во Босна), Дунавтиса (Дунав + Тиса) во Војводина[6], Сутјеска (особено меѓу преживеаните борци на Народноослободителната војна во краиштата околу нејзиниот тек), Корана и Соча[7] и др. Имињата на води во функција на лично име се среќаваат и порано: Вардаринка, Дунав(к)а (кај Македонците). Се среќаваат и обични топоними земени како лични имиња: Меглена (кај Македонците), па Аргентина, Белгија и др. (во Војводина)[8]. Сепак, исклу-

чителен е секако примерот на познатиот хрватски скулптор Иван Рендиќ (1849-1932), кој на своите деца им дал само вакви имиња: Дунај и Велебит (на синовите), Сава и Дрина (на ќерките)[9].

Не е одлика на добар вкус кога децата добиваат апелативи како лични имиња: Банана, Гондола, Ирвас, Сирена, Флаута и др. (во Босна), Авионка, Виолинка, Дијамантино, Ванилија, па дури и Шпорет (во Војводина)[10]. Појавава не е ограничена на Југославија. Сп. кај Русите: Авангард, Гениј, Герој, Идеја, Поема и др.[11]. Сепак, не може да се каже дека одделни апелативи или нивни изведенки: Искра, Ведран и сл. дејствуваат неприфатливо. Со влегувањето во ономастиката овие апелативи ја губат значењската функција и ја добиваат функцијата на именување.

Сите поголеми европски народи, кој во поголема кој во помала мера, влијаат со својот антропономастикон врз менувањето на нашиот систем на именување. Од англискиот (американскиот) антропономастикон се навлезени кај југословенските народи имињата - Дејвид, Мајкл, Чарлс, Џони и др.; од германскиот - Алберт, Берта, Едвард, Рудолф, Ерика; од францускиот - Жан, Мишел, Пјер; од шпанскиот - Инес, Кармела, Нивес; од рускиот - Весна, Наташа, Сања, Светлана, Тамара, Татјана, па Игор, Олег и др. Добар дел од овие имиња се само свои ликови на познати календарски (еврејски, грчки и латински) имиња: Дејвид(:Давид), Мајкл и Мишел (:Михаил), Жан и Џони (:Јован/Иван), Сања, Сашо и Сашенка (:Александар) итн. Карактеристично е што влегуваат и изведени форми - Сања, Саша и Сашенка од основното име. Се јавуваат одново и грчки односно латински имиња порано непознати: Афродита, Мелита, Албин, Лаура, Грациела, Силвана, Стела и др.

На овој начин еден дел лични имиња стануваат општи за повеќе европски народи, добиваат широк ареал. Ние веќе имавме можност да укажеме на еден интересен факт од оваа област: имињата Ирена, Снежана и Татјана ги добивале најчесто девојчињата родени во ноември 1970 во Скопје и тие родени во 1966 во Свердловск (СССР)[12].

Укажано е исто така и на фактот дека понекогаш (кај Хрватите) некои имиња се запишуваат и со изворниот правопис: Mirabelle, Suzy, Rosemarie, Anne-Marie[13], што претставува додатна тешкотија во комуникацијата.

Не е ништо ново ако се подвлече дека секој поголем временски пресек има свој избор на лични имиња, дека едни имиња се јавуваат а други напуштаат и дека се со тоа дел од историјата на народот, сведоштво за неговиот духовен живот. Тие лесно преминуваат, полесно од апелативите, бидејќи не им носат на давателите апсолутно никаква информација за својата етимологија. Со самото свое влегување во еден друг јазичен систем тие се подложуваат на адаптација според особеностите на тој систем а влијаат и врз измена на некои понеотпорни особености на тој систем. Затоа е далеку поинтересно и поважно изучувањето на нивното функционирање во јазикот примател.

Еве некои тенденции што се забележуваат при тоа:

1. Навлегување на необични консонантски групи. Сп. ја структурата на личните имиња Арнолд, Мајкл, Роберт, Рудолф, Чарлс.

2. Чувствително ограничување на фондот на дериватите, а со тоа и напуштање на многу карактеристични суфикси.

Познато е дека од одделни фреквентни лични имиња се познати и по повеќе стотици изведени форми со повеќе десетици суфикси[14]. Додека порано беше помал бројот на основните лични имиња и голем бројот на дериватите, сега се забележува обратен процес. Само еден пример. Кај Македонците е денес најфреквентно името Бојан. Од него ги забележавме на целата југословенска територија (тоа е фреквентно и кај другите југословенски народи) само изведенките Бобо, Бојко, Бојо, Бојчи и Боки. Ова име, меѓутоа, е старо и од него односно од неговата основна форма Богослав се забележани кај Србите, на пример, десетици хипокористици: Бојак, Бојдан, Бојета, Бојило, Бојин, Бојиќ, Бојшана, Бојиша и уште многу други[15].

Напоредно со напуштањето на некои хипокористични суфикси, се јавуваат нови. Особена продуктивност бележи суфиксот -и (-ки, -чи) од англискиот јазик, кој инаку не е вклучен во граматиките на нашите современи јазици. Ретко ќе се најде ново име од кое не е изведена форма со него: Гоги, Гоци (:Горан), Деки, Дени (:Дејан), Динчи (:Дијана), Жаки (:Жаклина), Зоки (:Зоран; Зорица), Лики (:Лидија), Ненчи (:Ненад), Нинчи (:Нино), Роби (:Роберт), Саки (:Слаѓана), Соки (:Соња) итн. Со него се изведуваат хипокористици и од некои постари имиња: Били (:Билјана), Бојчи (:Бојан), Вани (:Иван), па дури и Неми(:Немања), Оги (:Огнен) итн. Наставката -и, која сега нормално се прима како влијание од англиското именување, е позната кај нас и порано. Сп. ги основните имиња Димитри, Методи и сл., коишто се адаптација на грчките форми на -ios, како и изведенките Мити, Пепи и сл. својствени повеќе на ароманското население кај кое се обични и ликовите Јани, Кости, Томи, Христи и сл. (кај Македонците: Јане, Косте, Томе, Христе и сл.).

Кај новата хипокористика е застапена широко редупликацијата, и тоа и по првата и по втората согласка: Боби, Бобо (:Бојан; Борислав), Гоги, Гого (:Горан; Ѓорѓи), Дадо (:Дамир), Дудо (:Дубравка), Лили (:Лидија); Гага (:Драгана), Бубе (:Љубомир, Љубица), Мими (:Димитар) итн.

Се забележуваат и други појави: избегнување на хипокористичниот суфикс -ка: Ивана (Иванка), Тодора (:Тодорка); користење само на првиот глас или слог на името: С (:Снежана), Су (:Сузана); користење на познати суфикси при деривацијата од нови имиња: Игас, Игач (:Игор)[16], Лидуш (:Лидија), Маца (:Маја) итн.

Во целокупната оваа состојба има една суштествена разлика: новите хипокористични модели се користат почесто во кругот на соучениците, во кругот на младите додека во кругот на семејството сѐ уште добро се чуваат и старите модели. Тоа може да биде знак дека и модерните имиња ќе поминат како и секоја мода. Несомнено е, меѓутоа, дека и во таков случај ќе остават соодветна трага.

3. Рушење на деклинацијата.

Познато е дека македонскиот јазик ги чува останките од некогашната падежна система само кај личните имиња и кај именките што означуваат сродство. Сега, меѓутоа, се забележува процес на речиси целосно губење на падежните останки во официјалното општење и во публицистиката. Тие можат да се сретнат само во убавата литература, и тоа главно кај писатели од Западна Македонија.

Имињата на согласка -Анел, Инес и сл. што сега навлегуваат тешко можат да се деклинираат и во српскохрватскиот јазик. Различна постапка се забележува во овој јазик и при деклинацијата на имињата на -и(-ки, -чи). Додека нормата на српскохрватскиот јазик ја пропишува деклинацијата Мики - Микија - Микију итн., со вметнување на -ј- меѓу името и суфиксалниот дел, "постарите луѓе се служат со придавската промена" Мики - Микога, Микоме[17] а во одделни дијалекти се користи и старата t-деклинација Мики - Микота - Микоту итн.

4. Неразликување на родот.

Со оглед на фактот што женските лични имиња кај Југословените најчесто завршуваат на -а,кај женските имиња на согласка тешко може да се разликува родот, што не е без значење за првата информација во комуникацијата. Сп. Анел , Кармен, Феликс. Имињата Денис и Емир пак ги носат и женски и машки лица.

Убава дистинкција машки/женски род е направена во словенечкиот антропономастикон: Андреј, Матеј, Тадеј и сл. се машки лични имиња а Андреја, Матеја, Тадеја нивни женски парници.

5. Ограничување на образувањето на присвојни придавки.

Од женските лични имиња на согласка, како и од имињата на -и (-ки, -чи) машки и женски тешко се изведуваат придавки. Во неофицијалното општење затоа се прибегнува кон изведување придавки од форми на имињата кои нормално функционираат во јазикот: Дорисин (:Дориса), Карменин (:Кармена); Габичин (:Габи - Габица), Емичин (:Еми - Емилија).

6. Внесување на туѓ акцент.

Нормално, новите имиња најчесто се примаат со својот акцент: Валенти́но, Мише́л, Рола́ндо. Природно е да се очекува тој постепено, до колку продолжи во поголем временски интервал употребата на овие имиња, да се сообразува со нормите на литературниот јазик.

Овие тенденции го наметнуваат природно и прашањето за оправданоста на високиот степен на толеранција во изборот на личното име со оглед на тоа дека често не се води сметка за естетските вредности на името, дека се рушат посебностите на системот на именување, како и фонетско-морфолошките, граматичките и акцентските норми на литературниот јазик. Ако не можеме со законска сила да го спречиме навлегувањето на неподобните имиња, како што инаку се прави во многу земји, тогаш можеме барем да укажуваме на добри примери од својот антропономастикон и со тоа да придонесеме за развивање на културата и на добриот вкус во оваа област. Едно е сепак сигурно: антропономастиката мора да биде поактивна по ова прашање.

Фусноти

1. Борис Марков, Некои особености и тенденции кај нашите лични имиња. Литературен збор XIII (1966), 1, с.9-15. - Олга Иванова, Новите и модерните лични имиња кај нас. Литературен збор XV (1968), 2, с.25-27.

2. Petar Šimunović, Pomodna osobna imena i njihovo ponašanje u jeziku. Во: Naša prezimena. Porijeklo - značenje - rasprostranjenost. Zagreb 1985, s. 266-279. - Милица Грковић, Неке нове појаве у српској антропонимији. Ономатолошки прилози V (1984), с. 211-215. - Ismet Smailović, Pomodarstvo u našim antroponimima. VII jogoslovenska onomastička konferencija, Priština 6-9.X 1987 (во печат).

3. Тоа ни беше овозможено со готовноста на повеќемина колеги да извршат анкети во своите места според нашето анкетно ливче на кое беа следните прашања: (1) како гласи твоето лично име - според Изводот од книгата на родените; (2) како те викаат во кругот на семејството (на галено); (3) како те викаат другарите во училиштето и (4) како те викаат другарите надвор од училиштето (во другите кругови во кои се движиш)? Анкетите ги спроведоа: Ф.Јакопин во Љубљана, В.Лопина во Загреб, Л. Колениќ во Осиек, Ј. Баотиќ во Сараево, И. Смаиловиќ во Бања Лука, А. Пецо во Белград и Б. Остоиќ во Никшиќ. За нивната драгоцена помош им благодариме и по овој пат. Ние самите извршивме анкета во повеќе класови на гимназијата "Јосип Броз-Тито" во Скопје.

4. Светозар Стијовић, О хипокористицима на -и у Метохијском (Пећком) Подгору. Јужнословенски филолог XXXVII (1981), с.257.

5. Не се обични, инаку, образувањата од видот на руските: Владлен (:Владимир Ленин), Кем (комунизам, електрификација, механизација), Ревмир (револуција мироваја).

6. Милица Грковић, Цит. дело, с. 213.

7. Petar Šimunović, Цит. дело, с. 204.

8. в. фуснота 6.

9. в. фуснота 7.

10. в. фуснота 6.

11. В.А. Никонов, Личные имена в современной России. Вопросы языкознания, № 6, 1967, с. 104.

12. Трајко Стаматоски, Личното име кај Македонците низ вековите. Прва југословенска ономастичка конференција. Титоград 1976, с. 146.

13. Petar Šimunović, Цит. дело, с. 279.

14. Трајко Стаматоски, Личното име Димитри(-ј,-ја) и неговите деривати во македонскиот јазик. Македонски јазик, XXIII (1972), с. 249-263.

15. Милица Грковић, Речник личних имена код Срба. Београд 1977, с. 40-41.

16. Mira Menac, O učeničkim nadimcima. četrta jugoslovanska onomastična konferenca. Ljubljana 1981, c.379.

Вера СТОЈЧЕВСКА-АНТИЌ

# КОН ВРСКИТЕ И ВЛИЈАНИЈАТА МЕЃУ СРЕДНОВЕКОВНИТЕ СЛОВЕНСКИ ЛИТЕРАТУРИ

Прашањата кои се однесуваат на влијанијата и врските меѓу средновековните словенски литератури, како и на нивните сличности и различности, биле секогаш во центарот на разновидните славистички истражувања.[1] Иако апсорбирале голем интерес, тие интензивно извираат и денес. Токму еден понов објавен труд во нашата модерна и современа литературна наука ме мотивира кон овој наслов. Станува збор за книгата на советскиот научник С. Б. Бернштејн "Константин Философ и Мефодий", која се појави во 1984 година.[2] Во прв ред мојот интерес беше побуден со оглед на долгогодишната наставно-научна дејност на проф. Бернштејн, бидејќи материјалот што го претставува во посоченото издание ги резимира универзитетските предавања, формирани во една долга низа години, истражувања, искуства, сознанија, заклучоци. Во случајов правам разлика меѓу институтските научници, кои најчесто имаат можности за повеќегодишни научни истражувања врз определена поширока или потесна тема и универзитетските наставници, кои во определен број семестри имаат задача да зборуваат и да заземаат ставови за широко градиво, на пример, кирилометодиевската проблематика. Од овој аспект посебно побудува внимание констатацијата на Бернештејн, искажана показателно уште во уводниот дел: "Много споров возникает в связи с тем, что на этническую карту Европы IX в. ученые смотрят глаземи людей XIX-XX вв. Государственные и национальные противречия нового времени механически переносятся в ту эпоху, когда только еще формировались самостоятельные славянские народности, когда еще были сильны связи между ними, когда по словам Климента Охридского, существовал един и "моногоплеменной славянский народ." До нас дошли и более поздание тексты, в которых язык различных славянских народов рассматривается как один язык."[3] Овој цитат посебно го апострофирам, не толку заради некаква исклучителност, туку токму поради потребата да се повтори и истакне оваа констатација и во самиот крај на XX век, а толку често повтору-

ван и нагласуван во славистиката во XIX и XX век.[4] Затоа и цитатот не е ниту наивен, ниту случаен. Понатаму, суштинскиот опсег на книгата привлекува со вонредните методолошки дијалектички пристапи кон ред прашања, без претходно формирано становиште кое по секоја цена се брани, но напротив, врз позитивните и проверени согледувања на старите и вредни резултати на славистите ги синтетизира сопствените сфаќања, имајќи ги притоа предвид посебните и општите ситуации во старите словенски литератури, а и во современите состојби на нивните книжевно-историски дострели. Синтетичкиот осврт на кирилометодиевската проблематика, по еден хронолошки редослед израснува и врз постојано апострофираните врски и влијанија меѓу словенските литератури, ненаметливо, а и неопходно. Притоа нема да премине преку сѐ поочевидното реагирање: "Многое в толковании памятников в самом отношении к деятельности Константина-Философа и Мефодия определялось национальными предрассудками, политическими взглядами ученых, их религиозной принадлежностью."[5] На таков начин може да се разрешуваат и така бројните хипотетични проблеми околу личностите и делата од средновековните литератури, бидејќи самиот недостиг на извори ги отежнува нашите истражувачки потфати. Во поново време славистиката ја обогатија посебно резултатите до кои дојдоа Г. Попов[6] и С. Кожухаров[7], во однос на новооткриените дела на Климент Охридски, епископ Константин и Наум Охридски.

Квалитетен пресврт во културата на Словените донесе создавањето на писменоста, која набргу ќе ги вреди сите Словени меѓу европските културни народи. Создавањето на писмениот словенски јазик во IX век од страната на Кирил и Методиј, неговото издигнување на ниво на литературен јазик, врз основа на дијалектот на Македонските Словени од околината на Солун, значеше и суштинско поврзување на Словените, бидејќи овој јазик бил подеднакво разбирлив за сите нив и во IX, и во X и во XI век. Оттука и терминот "старословенски" е најоправдан, како што во најново време повторно го истакнаа ова прашање Л. П. Жуковска[8] и В. М. Живов.[9] Во Лаврентиевиот препис на Повѣсть временныхъ лѣтъ,е истакнато ваквото единствено сфаќање за обединувачката улога на јазикот,[10] потоа во еден хронограф од 1512 година,[11] а самиот Климент во сите творби пишува за "словенскоѥ племѧ ", иако "многочисленое".

Со стекнувањето на писменоста и оформувањето на книжевноста веднаш се почувствува силното византиско влијание за што посебно се јавуваат студиите на: Г. Острогорски, Ф. И. Успенски, И. Дујчев, В. Мошин, Г.Г. Литаврин, Д. Ангелов, итн.[12] Колку било силно ова влијание е засведочено во секоја словенска средновековна литература и учебник, а како најочевиден пример, да го истакнеме само учителот на сите словенски книжевници - Јован Златоуст. Без континираното следење на византиското влијание би се изгубила суштинската нишка. Исто така, и следењето на развитокот на словенските јазици не доведува до почетоците на писменоста, и поназад до заедништвото во прататковината.[13] За единството на словенските култури во определен период една од најваж-

ните и најцврстите алки ја формираа Кирил и Методиј со своето големо дело, за кое станувале заслужено збор во јубилејните години: 1985 (Методиева) и 1986 (Климентова).

Светителските култови и ореоли на Кирил и Методиј ги поставија основите на локалните словенски хагиографии. Имагинативната светлина и сила на нивните ореоли ги истакнуваа нивните улоги и пред Словените, кои ги обединуваа, а и пред другите народи. Токму нив ги потенцира и истакнува нивниот последовател Климент Охридски, како што истакнува Блаже Конески.[14] Светителската традиција од браќата ќе ја наследат Климент и Наум Охридски, кои по Моравската мисија ќе го зачнат монешкиот живот во Охрид, ќе ја продолжат учителската и книжевната кирилометодиевска традиција во Бугарија и Македонија, за да отворат пат на наредните светители: Прохор Пчински, Иван Рилски, Јоаким Осоговски, Гаврил Лесновски, итн.

Во обединувачката улога на словенските култури мошне важна улога одигра градот Охрид, каде што најдиректно продолжи да живее кирилометодиевската традиција, започната некаде среде Моравските и Панонските Словени. Од овој град ќе потечат духовни струи кај сите Словени. Токму во овој град се формира Климентовата школа на хуманизмот, и тоа не случајно како што истакнува социолошката студија на Н. Бошале.[15] Во овој центар, врз култот на св. Павле, св. Андреа, св. Еразмо, се надоврзуваат култовите на св. Кирил, св. Методиј, св. Климент и св. Наум.[16] За овој град Б. Конески истакнал: "Градовите во кои се врши еден интензивен процес на вкстување на народносни и културни елементи имаат особено важно место во развитокот на светската култура. За некои од нив е создадена метафората дека се прозорци кон светот. И Охрид го заслужува наполно тоа име, кога ќе се земе предвид колку многу од културното благо на Византија е пренесено во словенскиот свет имено при посредство на овој град."[17] За времето на цар Самоил Охридската црква достигнала ниво на патријаршија.[18] Во тој период експанзијата на охридската јурисдикција била голема. Со завојувањата на Самоил се засилува духовното и просветното влијание во српската област. Во Травунија, Захумје, Дукља, бил воведен словенскиот литературен јазик и библиските книги структурирани според пропозициите на Охридската книжевна школа.[19]

Во важните контакти и влијанија на градот Охрид, на Охридската архиепикопија и Охридската книжевна школа, се истакнуваат врските со Киевска Русија, особено во врска со покрстувањето на Русите околу 989 година, за што посебно информира М. Д. Приселков.[20] Охридската архиепископја одиграла важна улога во организирањето на руската црква. Меѓу првите киевски митрополити се споменува Јоан, кој претходно бил охридски архиепископ.[21] Ова влијание траело се до 1037 година, кога во Киевската Русија била востановена грчка митрополија, а истата година починал митрополитот Јоан.[22]

Преку црковните врски меѓу Охрид и Киев кружеле и писмените и литературните врски. Тогаш биле пренесени значајни ракописи од Охрид, на чија основа настанале нови руски преписи. Во формирањето на староруската писмен јазик важна улога одиграле токму и старословенските споменици настана-

ти во Охридскиот центар. Ваков печат посебно се чувствувал во јужнословенската средина. На овие врски укажува и книгата на Д. С. Лихачев "Возникновение древнерусской литературы".[23] Кон слични констатации доаѓа и П. Динеков, кога зборува за единството на јужнословенските и руската литератури.[24] Во поново време мошне силен предизвик во славистиката внесе трудот на В. Мошин, во кој заклучува дека Новогородските листови претставуваат остаток од евангелски царски кодекс, кој заедно со други ракописи достигнал во Новгород, во врска со настанатите блиски врски меѓу Охрид и Киевска Русија.[25] Овие листови му послужиле на ѓаконот Григориј како основа за Остромировото руско евангелие.

Вакви примери одамна обелодени М. Н. Сперански во 1928 година, кога ги претстави етапите од развојот на Атанасиевите толковни псалтири. Толстојевиот псалтир од XI-XII век настанал врз основа на македонска предлошка. И Сперански добро бил запознат со охридско-киевските врски и влијанија.[26] Вакви примери нудат познатите руски ракописи: Словата на Григориј Назиански од XI век. Толкувањата на малите пророци од XI век, Чудовскиот псалтир, Изборникот од 1073 и 1076 година, Синајскиот патерик, и други. Посебно внимание заслужува Повѣсть временныхъ лѣтъ, настаната во Киев во XII век.[27]

Охрид сигурно бил во центарот на крстопатното влијание, кога многу важни словенски преводи од грчкиот јазик преминувале во други словенски и несловенски земји. Познатиот мешовит српски Драголев зборник настанал врз македонска предлошка.[28] За македонско-хрватските врски и влијанија во средниот век говорат повеќе студии на Б. Грабар,[29] а во Скопје на оваа тема работи З. Рибарова. Интересен е патот на настанувањето на српскиот апокрифен текст "За трите земни царства", настанат за времето на цар Самоил во Македонија, а зачуван само во српскословенска редакција.[30]

Во вкрстувањето на словенските влијанија и врски несомнена улога одиграла Света Гора, како мошне важно просветно-книжевно средиште. Во неа лаврата Св. Атанасиј одиграла пионерска улога уште во X век, со чиј типик бил сличен Рилскиот. Во X век грузиски монаси го населиле Ивирон, кој одржувал врски со лаврата Св. Атанасиј и со Бачковскиот манастир, а потоа настанале: Зографскиот манастир, Св. Пантелејмон, Хилендарскиот, итн. На пример, во манастирот Св. Павле имало монаси дојдени од Србија, Македонија, Бугарија и таму настанале Томиќевиот псалтир, Четвороевангелието на цар Иван Александар. Поголем број слависти извршиле бројни и разновидни истражувања на атонското ракописно наследство.[31] Во Света Гора било пронајдено најстарото словенско Наумово житие во Зографскиот манастир, преписот на Шестоднев од 1263 година во Хилендарскиот манастир. Во манастирот Ксилург В. Григорович го пронашал глаголското Маринско евангелие од XI век. Според најновите истражувања на Б. Конески препишувачот на овој споменик се влијаел од руската норма, која можела да биде позната и проширена во рускиот манастир Ксилург уште во почетокот на XI век.[32]

Преславската школа одигра важна улога во распространувањето на својата богата ракописна продукција, која влијаела врз натамошното создавање на разновидни словенски преписи. Пионерскиот чекор за откривањето на нејзиниот највиден претставник - Јоан Егзарх, направи К. Ф. Калајдович,[33] а критички приод кон неговите слова даде Д. И. Мирчева.[34] Важен придонес донесле и студиите на: О. М. Бодјански, Н. Петров, П. Илиевски, Б. Конески.[35] Колку биле силни влијанијата, изворите и авторите блиски, зборува фактот што во одредени периоди не било лесно да се разграничат словата на Климент Охридски, епископ Константин Брегалнички, Јоан Егзарх. Словата на Егзарх доживеале завиден број руски преписи, а влијаеле и во други словенски средини.[36] Распространетоста на книжевните творби на Климент бргу ги надмина охридските рамки и тие се вливаа во другите словенски литератури, што е видливо преку познатите изданија на творбите од Климент, на БАН.

Континуитетсг и врските меѓу словенските литератури, потоа меѓу словенските и византиската и европските книжевности, ги покажуваат на теоретски план појавените поетики, на пример, на прв план таа на Д. С. Лихачов,[37] на С. С. Аверинцев,[38] на Р. Асунто.[39] Со истакнувањето на најважните карактеристики на соодветните поетики, многу полесно се изведуваат заклучоците и за нивните влијанија, сличности и различности.

Првиот период на влијанија би бил непотполн без истакнувањето улогата на јужнословенскиот автор Презвитер Козма,[40] како и на богомилите кои долга низа години влијаеле за проширувањето на словенската книга во разни средини, словенски, балкански, европски.

Вториот период, петвековното турско владеење на Балканот, означи и донесе книжевна продукција со послаб уметнички дострел, во споредба со евидентното високо византиско влијание во словенските литератури во првиот период. Меѓутоа, и во најтешките моменти книжевниот континуитет во јужнословенските средини не затаил.

Покрај препишувачката дејност врз литургиската и библиската книжевност, за овој период е карактеристична појавата на мешовитите зборници, за што посебно се расправаше на Меѓународниот славистички симпозиум во Солун, во 1979 година. Нивното настанување води кон грчки извори и примери, а како најново сознание во однос на еден таков зборник, Тиквешкиот ракопис, да истакнеме дека настанал во Света Гора. Кон вакви размислувања води најновот издание на Тиквешкиот зборник, поточно предговорот што го составил Б. Конески.[41] За силните врски меѓу јужнословенските литератури и руската, во овој период, соопштува и А. И. Јадимирски.[42] За ширењето на ракописите и на поширок план зборува и примерот со еден препис од Лексиконот на патријархот Фотиј, пронајден во македонското село Кожане, од Линос Политис.[43]

Неодминливи текстови во овој период станале дамаскините. За нивната состојба во јужнословенските земји јасна претстава дава книгата на Д. П. Тотева.[44] Првиот превод на

Дамаскинот бил извршен во Македонија во XVI век, кога бил преведен зборникот "Θησαυρός".[45]

Од книжевниците што твореле во овој период, поточно во XIV век, се истакнува фигурата на Исаија Серски, кој преку Расказот за завладувањето на Македонија од Турците, навлезе во сите јужнословенски литератури, бидејќи ја даде сликата на толку значајната битка и српски пораз на Марица во 1371 година. Престојувал во Света Гора и нему му се припишуваат заслугите за зближувањето на Цариградската и Пеќската патријаршија.[46]

Не помалку важна улога во зближувањето на споменатите литератури одиграл Григориј Цамблак, за кого богати сознанија се добија со III меѓународен симпозиум одржан во Големо Трново.[47] Во XIV и XV век, кога живее и дејствува, дал голем придонес во зближувањето на литературите, особено на: бугарската, српската, романската, руската. Покрај работењето во овие земји, престојувал и во Свети Гора и Цариград. Во 1414 година бил назначен за киевски митрополит, на местото на починатиот митрополит Кипријан, кој исто така придонесол за проширување на Трновската школа во руска средина, а во синаксарот внесол повеќе јужнословенски светители.[48] Цамблак бил ученик на Евтимиј, ја пренесувал трновската традиција, која во другите средини послужувала како основа за натамошни творби.[49]

Константин Костенечки бил индиректен ученик на Евтимиј, но ја прифатил и ја пренесувал истата традиција. И тој преминал од Бугарија во Србија, каде што ги составил делата: граматичкиот труд Сказание за буквите и литературното Житие за Стефан Дечански.

Во XV век мошне важна улога одигра литературната дејност на Владислав Граматик.[50] Тој работи во Ново Брдо, Младо Нагоричино (Кумановско), во манастирот Жеглиговски (Матејче) - Скопска Црна Гора, во Рилскиот манастир, во Света Гора. Затоа и неговите творби, главно прекрасно компонираните мешовите зборници и личните творби, станале достојание на сите споменати литератури. Граматик тесно соработувал и со познатиот средновековен автор Димитар Кантакузин, кој исто така често се селел, а оставил меѓу другите состави: Житие и Служба за св. Иван Рилски, Похвално слово за Димитар Солунски.

Во XVI век во Слепченскиот манастир работеле и ги множеле ракописите Висарион Дебарски, поттикнат кон творештво од новобрдскиот митрополит Никанор, Матеј и Пахомиј Слепченски,[51] и други.

Во целиот период на труското владеење преведувачката и книжевната продукција живеела, некогаш со мал интензитет и уметнички квалитет, некогаш со високи дострели, најчесто прекинувани од објективни лоши економски и историски околности. Но тие никогаш не престанале да егзистираат и да влијаат врз други творби во нови средини.

## БЕЛЕШКИ

1. Славянска филология, т. XI, София 1968; Руско-балкански културни връзки през средновековието, Руско-балканские культурные слязи в епоху средновековья София 1982; Контактите и влијанијата на средновековните литератури во Југославија и на Балканот, XI научна дискусија при Семинарот за македонски јазик, литература и култура, Скопје 1985, 113-231; Г.Г. Литаврин, Руско-български връзки през вековете, София 1986; Aktuálne problémy dejín slavistiky, Smolenice, 11-14 II 1985, Bratislava 1986.
2. С.Б. Бернштейн, Константин-Философ и Мефодий, Москва 1984.
3. С.В. Бернштейн, 8-9.
4. Н.Л. Туницкий, Св. Климент, епископ словенски, Сергиев Посад 1913.
5. С.Б. Бернштейн, 8.
6. Г.Попов, Новооткрити химнографски производения на Климент Охридски и Константин Преславски, Български език, БАН, София 1982, 3-17.
7. С.Кожухаров, Песенното творчество на старобългарския книжовних Наум Охридски, Литературна история, София 1984, кн.12, 3-20.
8. Л.П. Жуковская, Еще раз о старославянском языке, Известия АНСССР, Серия литературы и языка, Москва 1987, 1, т.46, 79-86.
9. В.М.Живов, Проблемы формирования русской редакции церковнославянского языка на начальном етапе, Вопросы языкознания, АНСССР, Москва 1987, 46-66.
10. Повѣсть временныхъ лѣтъ по Лаврентиевскому списку, Спб. 1910, 28.
11. П.Лавров, Материалы по истории возникновения древнейшей славянской письменности. Ленинград 1930, 172.
12. Г. Острогорски, Историја Византије; О веровањима и схватањима Византинаца, Београд 1970; Ф. И. Успенский История Византийской империи, III, М.Л. 1948; J.Dujčev, La literature des Slaves meridionaux au XIII s. et ses rapports avec la litterature byzantine,Symposium de Sopoćani, Bgd. 1967, 103-116; Зборник Владимира Мошина, Београд 1977, Г.Г. Литаврин, Болгария и Византия в XI-XII вв. Москва 1960, Культурные связи древней Руси и Византии в X-XII вв. III Conorés internacional d'etudes du Sud-est Européen, 1974, Bucarest, 34-71; Д.Ангелов, Славянският свят през IX-X в. и делото на Кирил и Методий в книжовната традиция, Palaeobulgarica, Старобългаристика, София 1985, IX, 2, 3-29.
13. Н. Трубецкой, К проблеме русского самопознания, Москва 1927; Н.К. Дурново, К вопросу о времени распадения общеславянского языка, Zbornik praci I Sijezdu slovanskych filology v Prace, 1929, Prednasky, Praha 1932, II, 80, 514-526; Н.И. Толстой, Древняя славянская письменность и становление етнического самосознания у

Славян, Развитие етнического самосознания славянских народов в епоху раннего средновековья, Москва 1982.
14. Блаже Конески, Култот на светителите и словенската културна афирмација, Прилози, Скопје, МАНУ, 1985, X, 2, 5-10.
15. Никола Бошале, Климент Охридски и Школата на хуманизмот, Скопје 1983.
16. П.М. Пепек, Иконографската концепција за Климент Охридски во Перивлепта, Култрен живот, Скопје 1966, бр. 7, 28-32, С. Кожухаров, Песенното творчество..., Б. Конески, Култот на светителите...
17. Б.Конески, Културната улога на Охрид, Зборник на трудови, Охрид 1961, 3-6.
18. Х. Поленаковиќ, Охрид како просветен, културен и книжевен центар низ вековите, Предавања на VIII Семинар за македонски јазик, литература и култура, одржани во Охрид 1975 година, Скопје 1978, 56-80.
19. Д.Драгојловић, Ширење словенске књиге из Охридске књижевне школе, XI научна дискусија, Семинар за македонски јазик, литература и култура, 13-16 август, Охрид 1984, Скопје 1985, 123-139.
20. М.Д. Приселков, Очерки по церковно-политической истории Киевской Руси X-XII вв. Спб. 1913.
21. В.Мошин, Археографски прилози, Београд 1983, бр. 5.
22. Е. Голубинский, История русской церкви, Москва 1901; М.Д. Приселков, Очерки...; Б. Греков, Киевская Русь, Москва 1949, 471-475; С. В. Бахрушин, Крещение Руси, Историк-марксист, 1940, бр. 9.
23. Москва-Ленинград 1952.
24. П.Динеков, Общност и различия в развитието на старите славянски литератури, Славянска филология БАН, София 1968, 49.
25. В. Мошин, Новгородски листићи и Остромирово јеванђеље, Археографски прилози, Бгд. 1983, бр. 5, 7-64.
26. М.Н. Сперанский, Откуда идут старейшие памятники русской письмености и литературы, Slavia, VII, 1928-1929, 258.
27. М.Д. Приселков, История русского летописания XI-XV в. Ленинград 1940; Одредени делови од Повеста укажуваат на јужнословенски извори, види: "Повѣсть временныхъ лѣтъ по Лаврентиевскому списку", Спб. 1910, 1-274.
28. Вера Стојчевска-Антиќ, Првиот анонимен антологичар од Македонија, Современост, Скопје 1979, бр. 1-2, 67-73.
29. Biserka Grabar, Apokrifi u hrvatskoj srednjevekovnoj književnosti, Croatica, I, 1970, 17.
30. Ђ. Сп.Радојичић, Књижевна збивања и стварања код Срба у средњем веку и турска доба, Нови Сад 1967, 34-36; Д. Драгојловић, Мит о "Златном веку" и "Небеском Краљевству" у старој српској књижевности, Прилози, Филолошки факултет Београд, 1976, књ. XLII, 1-4, 35-45.

31. Й. Иванов, Български старини из Македония, София 1970; В. Мошин (види: Зборник Владимира Мошина, Бгд. 1977, Библиографија радова Владимира Мошина, 7-1); П. Успенский, История Афона, 1, Киев 1977; J. Dujčev, Le Mont Athos et les Slaves au Moyen âge, Etudes et Mélanges, 2, Venezia 1964, 121-143; И. Дуйчев, Русский Пантелеймоновский монастырь на Афоне как центр русско-болгарских связей в период средновековья, Античная древность у средние века, Свердловск, 10, 1973, 95-98; Центры византийско-славянского общения и сотрудничества, ТОДРЛ, 19, 1963, ТОДРЛ, Ленинград 1934.
32. Блаже Конески, О маријинском јеванђељу, Јужнословенски филолог, Београд XLII, 1986, 67-71.
33. Ф.К. Калайдович, Йоан Екзарх Болгарский, Исследование, Москва 1924.
34. Дора Иванова Мирчева, Йоан Екзарх Български, Слова, т.I, София БАН, 1971.
35. О.М. Бодянский, Славянорусские сочинения в пергаменном сборнике Н.И. Царского, Москва 1848, Чтения в Имп. общ. истории и древностей российских, бр. 7; Н. Петров, Слово Йоанна Екзарха болгарского на Рождество, Труды Киевской духовной академии, т. XIII, 1889, бр. 10, 293-302, П. Илиевски, Две слова на Климент Охридски и едно на Јоан Егзарх во еден ракописен зборник од XV век, Македонски јазик, Скопје 1956, кн. 1, 73-98; Б. Конески, Словата на Јоана Егзарха, Македонски јазик, Скопје 1957, кн. 1, 13-26.
36. Еп. Филарет, Кирилл и Мефодий, Чтения Имп. Общ. Ист. и древ. 1846, бр. 4; Вера Антиќ, Од средновековната книжевност, Скопје 1976, 6-11.
37. Д.С. Лихачев, Поетика старе руске књижевности, Бгд, 1972.
38. Сергеј Сергеевич Аверинцев, Поетика рановизантијске књижевности, СКЗ, Бгд, 1982.
39. Розарио Асунто, Теорија о лепом у средњем веку, Књижевна мисао, СКЗ, Бгд. 1975.
40. Ј. К. Бегунов, Козма Пресвитер в славянских литературах, БАН, София 1973.
41. Н.Начов, СбНУ, IX, X (114-160, 69-194); Вера Антиќ, Средновековните текстови и фолклорот, Мисла, Скопје 1978; Тиквешкиот зборник, предговор и превод Блаже Конески, коментари Вера Стојчевска-Антиќ, Мисла, Скопје 1987, 7.
42. А. И. Яцимирский, Из истории русско-болг. лит. связей XVI-XVIII в. Труды ОДРЕЛ XIX, 1963, 318-324.
43. L. Politis, Die Handschriftensammlung des klosters Žavorda und die neugefundene Ptotios - Handschrift, Philologus 105, 1961, 136-144.
44. Донка Петканова-Тотева, Дамаскините в българската литература, БАН, София 1965, 3.
45. Петар Хр. Илиевски, Крнински дамаскин, Институт за македонски јазик, Скопје 1972, 31.
46. Б.Ст. Ангелов, Из старата българска, руска и сръбска литература, София 1967, кн. II, 148-162.

47. Григорий Цамблак, БАН, София 1984.
48. К.Куев, Киприан, История на българската литература, I, София 1963, 308-316.
49. Велчо Велчев, Григорий Цамблак, История на българската литература, I, София 1963, 309-316.
50. Георги Данчев, Владислав Граматик, БАН, София 1969, 5.
51. Боню Ст. Ангелов, Из старата... София 1978, кн. III, 156-265.

С О Д Р Ж И Н А